ФИЛОЗОФСКИ ФАКУЛТЕТ НА УНИВЕРЗИТЕТОТ - СКОПЈЕ
FACULTÉ DE PHILOSOPHIE DE L'UNIVERSITÉ DE SKOPJE
ИСТОРИСКО - ФИЛОЛОШКИ ОДДЕЛ
SECTION HISTORICO - PHILOLOGIQUE

# ГОДИШЕН ЗБОРНИК

## ANNUAIRE

КНИГА 4 TOME

СКОПЈЕ — SKOPJE
1951

ФИЛОЗОФСКИ ФАКУЛТЕТ НА УНИВЕРЗИТЕТОТ - СКОПЈЕ
FACULTÉ DE PHILOSOPHIE DE L'UNIVERSITÉ DE SKOPJE
ИСТОРИСКО - ФИЛОЛОШКИ ОДДЕЛ
SECTION HISTORICO - PHILOLOGIQUE

# ГОДИШЕН ЗБОРНИК

## ANNUAIRE

КНИГА 4 ТОМЕ

СКОПЈЕ — SKOPJE
1951

## СОДРЖИНА — TABLE DES MATIÈRES

ЈОВ. Ф. ТРИФУНОСКИ

# ЗА ТОРБЕШИТЕ ВО ПОРЕЧИЕТО НА МАРКОВА РЕКА

## *1. Број и потекло*[1])

Во поречието на Маркова Река (десна притока на Вардар), по мои испитувања од 1950 година, вкупно има 115 родови со 738 куќи муслимански Македонци, кои останатото население ги вика Торбеши. Торбешите се сконцетрирани како исклучително население во седум планински и брдски села. Селата се меѓу себе близу поредени и тие се: Држилово (108 к), Горогледа (12 к), Елово 143 к), Умово (132 к), Цветово (112 к), Долно Количане (131 к) и Пагаруша (60 к). Крајот во кој лежат споменативе села добил име Торбешија. Во поново време Торбешите од овие села се шиpеле и во други населби околу Маркова Река и во нив тие живеат измешани со муслимански Албанци, православни Македонци и Цигани. Таков е случајот со селата Батинце (има 31 торбешка куќа), Љубош (има 4 торбешки куќи) и Горно Лисиче (има 5 торбешки куќи).

Општа е појава да е торбешкото население доста оскудно со традиција. Но во едно се сложуваат сите нивни кажувања: дека Торбешите во поречието на Маркова Река не се старинци (со исклучок на еден род со една куќа во село Пагаруша) и дека пред втората половина на 18 век во денешнава област немало нивни доселеници. Меѓу Торбешите денес има само 4 рода со 18 куќи кои не се од словенско потекло. Но они се сега, поради заедничките брачни врски и заедничкиот живот со словенските Торбеши, толку изедначени, што не е можно веќе да се одделуваат во посебна етничка група.

За појасна прегледност, торбешкото население на приложенава таблица е поделено по области и места од кои се доселувало.

**Општ преглед на потеклото на торбешките родови**

а) Торбеши со словенско потекло:

I. Старинци . . . . . . . . 1 род со 1 куќа

---

[1]) Овој прилог е изработен врз теренски испитувања вршени по сите торбешки села.

II. Доселеници:

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| 1. Од Долна Река вопшто . . | 57 | родови | со 308 | куќи |
| село Жеровница . . . . | 29 | „ | „ 179 | „ |
| село Ростуша . . . . . | 2 | „ | „ 26 | „ |
| село Видуше . . . . . | 3 | „ | „ 22 | „ |
| 2. „Од Дебарско“ или „дебарска страна“ . . . . . . . . . . . . | 3 | „ | „ 21 | „ |
| село Умово „во Дебарско“ (?) . | 11 | „ | „ 124 | „ |
| 3. „Од Река“ (Долна или Горна ?) | 3 | „ | „ 35 | „ |
| 4. Од Горна Река . . . . . . | 1 | „ | „ 3 | „ |
| 5. Од Корча . . . . . . . | 1 | „ | „ 1 | „ |
| сè | 110 | родови | со 719 | куќи |

б) Торбеши со несловенско потекло:

| | | | | |
|---|---|---|---|---|
| 1. Од Албанија воопшто . . . . . | 1 | род | со 7 | куќи |
| 2. Од Калис во Северна Албанија . . | 1 | „ | „ 6 | „ |
| 3. Од Овче Поле . . . . . . . . | 1 | „ | „ 2 | „ |
| 4. Од околијата на Пеќ (Метохија) . | 1 | „ | „ 3 | „ |
| сè | 4 | рода | со 18 | куќи |
| вкупно | 115 | родови | со 738 | куќа |

*2. Време на доселувањето*

Населувањето на торбешките доселеници, од кои води потекло денешното население во поречието на Маркова Река, почнало во втората половина на 18 век и траело до средината на 19 век. По народното предание, во втората половина на 18 век се наведува дека се доселиле претци од околу 41 денешен род. За околу 28 родови не се знае сигурно дали нивните претци дошле при крајот на 18 или во почетокот на 19 век. За претците од околу 40 родови се спомнува дека се доселиле во првата половина на 19 век, додека за претци од околу 6 родови се кажува дека се доселиле околу средината на споменатиот век.

Временски, значи, доселувањето на Торбешите траело околу сто години и оно за тој период било главно рамномерно распоредено. Од средината на 19 век завршено е доселувањето на торбешкото население и нивните села оттогај исклучително расле со природен прираст. Едни најдоцна доселени родови по селата се познаваат и по карактеристични имиња. Така некои, откако се населиле во денешниве села, од постарите родови добиле имиња Дошљаковци, Бегалци и слично.

*3. Причина за доселување*

За доселувањето на Торбешите стопанските прилики немале никакво влијание. Нивните населби во поречието на Маркова Река главно лежат во зона што по својата плодност не можела да привлечува доселеници од други области.

Во времето на доселувањето Торбешите биле муслимани и затоа они во сегашнава област главно биле упатувани од страна на Турците. Познато е колку настојавале турските власти да имаат во државата што повеќе раширено население со муслиманска вера. Тоа Турците го чинеле и со населување на поедини муслимански Албанци. Спомнатото организирано населување на Торбешите се гледа и од појавата што они отспрвин како малобројни не се прибрани во една или две населби, туку се во мали групи распоредени во повеќе населени православни македонски села[2]). Со времето Торбешите, главно со природен прираст, нараснале до денешниов број на куќи.

Некои ретки торбешки родови се доселиле уште поради тоа што во старината биле изложени на несигурност или дека биле повикувани од познаници. Но тие причини не можеле да имаат важно значење. Да се доселиле бегајќи од несигурност сум слушал едино за родовите Бегалци и Скендеровци, сега населени во село Цветово. Скандеровци во село Жировница, каде што им е старината, имале „мука од Албанците". Затоа што биле повикани, се доселиле родовите Оџовци во село Држилово, Печковци во село Умово и уште некои други.

*4. Начини на доселувањето*

Еден дел од Торбешите во денешниве села се доселил непосредно доаѓајќи од старина. Кај нив спомените на местото, од кое се по потекло, биле очувани, та затоа некои од нив за родовите добиле имиња по местата и областите од кои се доселувале. Така, на пример, добиле имиња: Дебрановци, Печковци (по град Пеќ) и Карличовци (по населбата Карлица кај Дебар?) сега населени во село Умово; Реканци и Чајланци (место во Калис) сега населени во село Цветово; Корчовци (по градот Корча) сега населени во село Елово.

Но еден знатен дел од торбешките доселеници во сегашните села се доселиле етапно. Они најпрво зафаќале пониски полски села околу Скопје па од нив пређувале во сегашниве брдски и планински населби. Примери за етапно доселување има разни. Родот Аџовци во Погаруша по потекло е од село Жеровница во Долна Река. Од старина они отспрвин дошле во полското село Аџево крај утокот на Маркова Река (ова село сега не постои). Тука не останале долго, туку прешле во денешнава висока населба во која им се допаднале, како велат, водата, пасиштата и шумите. Родовското име го добиле по спомнатото село Аџово во кое етапски се задржувале. Втор пагарушки род

[2]) Спореди Материали за изучването на Македония, София 1896, стр. 518, 519.

Чалмовци по потекло е од Долна Река. Они од старината најпрво дошле во полското село Долно Лисиче (близу утокот на Маркова Река). По кажување, тука се „уплашиле од жаби“ и имале страв децата да не им се удават во вода. Затоа бргу по доселувањето и они прешле во денешнава висока населба. Етапни доселеници има и по другите торбешки села. Печковци, кои сега живеат во Умово, пред тоа некое време се задржувале во село Драчевица (Скопско). Касамоски и Исмаилоски, кои сега живеат во Горогледа, некое време етапски живееле во Држилово. За држиловските Торбеши се кажува дека понапред се задржувале во село Добри Дол (Скопско). И еловските Торбеши понапред живееле во село Кисела Вода кај Скопје.

Доселувањето на Торбешите се вршело во мали групи и поединечно. При тоа они главно се населувале во стари православни македонски села. Тоа нивно доселување отспрвин, како изгледа, се вршело помирно, оти доселениците биле малобројни, а земја, шума и пасишта имало доволно. Но до колку муслиманските Торбеши со придојдување и природен прираст ојакнувале, до толку повеќе се судрувале интересите меѓу нив и православните македонски старинци. Таа борба се завршила со потполно истиснување на старинците. Во некои села старинците се истиснати во текот на 19 век (Елово, Цветово), а во некои подоцна (од долно Количане околу 1900 година, од Пагаруша 1946 година). Бидејќи истиснувањето на старинците се вршело постепено, тоа доселениците од нив ги примиле имињата на селата (Елово, Цветово, Пагаруша, Долно Количане) и знатен број од топографските називи (Попова Кука и Бела Црква во село Елово; Стојаново Трло во село Цветово; Под Црков во село Умово; Петровец, Петровичка Орница, Андовец, Драга, Црквиште во Долно Количане; Црква, Марчинец, Димова Орница во село Пагаруша итн.).

Во доселувањето на Торбешите занимлива е тенденцијата да се врши групирање на нивните села, на родовските куки и на имањата. Ова доселениците го чинеле веројатно за да се осеќаат појаки во новата средина и за да не бидат усамени. Затоа денес торбешките села главно меѓу себе се близу поредени, а припадниците од еден род во нив завземаат цели селски делови. Доселениците, понатаму, настојавале во една иста населба да бидат застапени припадници од исто место во старината. Така доселениците во Држилово, Пагаруша и Горогледа главно се по потекло од село Жеровница во Долна Река; во Долно Количане Торбешите се претежно по потекло од село Видуша во Долна Река; доселениците во Умово, по кажување, дојдени се од истовикано село „во Дебарско“ (?); доселениците во Цветово со мнозинство се од село Ростуше во Долна Река итн.

### 5. *Внатрешно преселување*

Во поново време торбешкото население во поречието на Маркова Река вршело по областа внатрешно преселување. Најпрво од високите посиромашни села еден нивни дел прешол во пониски и побогати населби. Така од крајот на 19 век постепено од Долно Количане четири рода (сега со 27 куќи) прешло во Батинце и еден род (сега со 1 куќа) во Љубош. Од Пагаруша пред околу сто години еден род (сега со 5 куќи) прешол во Горно Лисиче, а 1938 година еден род (сега со 3 куќи) се иселил во Љубош. Од Цветово еден род (сега со 4 куќи) се преселил во Батинце.

За внатрешното преселување на торбешкото население занимлива е и појавата што некои поединци, кои се одделуваат од задругите, се населуваат подалеку од селата на места на кои пред тоа постоеле нивни привремени сточарски станови. Така од главниот селски дел во Држилово од втората половина на 19 век изделените селани основале оддалечени маали викани Солишта и Река, а пред околу 70 до 80 години држиловските преселеници основале и посебно село Горогледа. И преселениците од Елово во втората половина на 19 век на место со сточарски колиби основале околу 3 км оддалечена маала Бела Црква, а населението од Цветово основало на ист начин оддалечени маали Лениште (основана пред околу 100 години) и Рамниште (основана 1913 година).

### 6. *Иселување*

Од почетокот на 20 век па до денес знатен број торбешки фамилии од поречието на Маркова Река сосем се иселил. Тие иселувања воделе во два правца: во Скопје и во Мала Азија. Врз основа на распитувања кај населението, досега во Скопје прешле околу 104, а во Мала Азија околу 101 торбешка фамилија. За Мала Азија нарочно голем број иселеници дале селата Држилово и Умово. Држиловските иселеници од страна на турската власт колонизирани се во планинското село Јенице во околијата на Смирна. Иселувањата во Мала Азија биле предизвикани од политички и верски причини и они главно траеле од 1912 до 1925 година. Иселувањата во Скопје се вршат и сега оти е споменатиов град значаен центар кој стално привлечува селани од соседните области.

### 7. *За етничките претопувања*

Село Батинце во поречието на Маркова Река е едино мешано село во кое живеат со еднаков број Торбеши и муслимански Албанци. Заради близината и истата вера ова население не само да го научило јазикот едно од друго, туку оно меѓу себе врши и живи крвни претопувања. Пре-

топувањето се врши на тој начин што торбешките девојки се мажат за Албанци и Албанките за Македонци, односно Торбеши.

Во торбешкото село Држилово се населил албански род Оџовци, во торбешкото село Цветово се населиле албански родови Чајанци и Реканци, а во торбешкото село Умово се населил албански род Печковци. Заради малобројноста, споменатите албански родови денес се потполно славизирани. Спротивно се случило со еден торбешки род во сегашното албанско село Света Петка: во ова село во првата половина на 19 век се доселил торбешки род Алилалар, кој до денес се поалбанчил.

Освен покажаните примери, други женидбени врски меѓу Торбешите на една и Албанците на друга страна се сосем ретки[3]).

Иако се доселиле како муслимани, во поречието на Маркова Река Торбешите долго време не се држеле по сите муслимански верски прописи. Се кажува дека нивните стари палеле свеќи по црквиштата, празнувале поважни православни празници; жените им се носеле како и понапред итн. Затоа државната власт од Скопје увидела штета од толкава нивна верска слобода, па од околу 1878 година по торбешките села испратила оџи и соградила џамии. Но и покрај тоа процесот на исламизација кај Торбешите не е толку извршен колку, на пример, кај околните Албанци. На екскурзиите 1950 година забележав дека во торбешките села џамиите се мошне запуштени и нив селаните уште од понапред слабо ги посетувале. Понатаму, торбешките Муслимани лабаво ги држат верските прописи за Рамазан[4]); жените пред странци ретко се сокриваат; времето го одредуваат по некои христијански празници (Ѓурѓовден, Петровден, Митровден, Нова Година, Благовец) и главно сите Торбеши знаат дека некогаш нивните претци биле христијани. Споменатата лабавост во верата и македонскиот јазик спомогнале што Торбешите во турско време не биле поалбанчени[5]).

Спомнато е како Торбешите од поречието на Маркова Река сега често се иселуваат во Скопје. Во Скопје они, затоа што се муслимани, се населуваат во турскиот крај на

---

[3]) Спореди М. Филиповић: Обичаји и веровања у скопској котлини, Српски етнографски зборник, књ. LIV, Београд 1939, стр. 447.

[4]) Тоа ми кажуваа самите Торбеши, а и околните Албанци. Како особено слаби муслимани се сметаат Торбешите од Пагаруша, Долно Количане и Умово.

[5]) А Селишчев 1931 година неточно заклучил кога напишал дека за последниве 30 до 40 години Торбешите во поречието на Маркова Река во знатен број биле поалбанчени (Говоры области Скопя, Македонски прегледъ, год. VII, кн. 1, София 1931, стр. 64).

градот во кој постепено се претопуваат во Турци. Познато ми е дека едни такви фамилии (на пример, од Држилово и Цветово) во Скопје, при последниот државен попис на населението, се запишувале како „Турци". Во Турци почнале да се претопуваат и пет торбешки фамилии, сега населени во Горно Лисиче недалеку од Скопје.




**Карта на селата во кои живее торбешкото население во поречието на Маркова Река**

(Држилово 1, Горогледа 2, Елово 3, Умово 4, Цветово 5,) Д. Количане 6, Пагаруша 7, Батинце 8, Љубош 9 и Г. Лисиче 10.

Меѓусебни етнографски претопувања меѓу Торбешите и православните Македонци во поречието на Маркова Река скоро воопшто немало. Во целата област се знаат само два такви незнатни случаи: еден муслимански торбешки род населен во Говрлево (Скендеровци) прешол во православје, и еден православен старинечки род во Пагаруша

(Панчевци) прешол во ислам. Такви односи не постојат ни сега, зашто е едина причина разликата на верата.

Верската поделба меѓу Торбешите и православните Македонци условила што помеѓу нив за време на Турците се јавила разлика и во националното чувство: сето православно население во поречието на Маркова Река стално се сметало како Македонци, додека Торбешите во национален поглед биле „Турци", а ретко некои неопределени. Денес како „Турци" се кажуваат само поедини стари Торбеши, додека кај останатите свеста дека се Македонци е сосем јасна.

Понапрешни писатели веќе утврдиле дека во торбешките села во поречието на Маркова Река се очувале говорни особини од дебарскиот крај[6]). Оваа појава настапила затоа што Торбешите во денешнава област имаат компактни населби и така немале појаки врски со друго население. И на мене, како нестручњак за јазик, говорните особини од Дебарско во речникот кај денешните Торбеши често ми паднуваа в очи. Такви изрази се: торло, амо, кон амо, вор, топан, дорва, рока, мора, објало и многу други. Споменувам и тоа дека Торбешите во поречието на Маркова Река од Торбешите во поречието на Радика не се разликуваат многу ни по психичките, нити по расните особини.

---

[6]) Ј. Х. Васиљевић: Муслимани наше крви у Јужној Србији, Београд 1924, стр. 25; А. Селищев: Спомнато дело, стр. 64.

*Jov. F. Trifunoski*

## LES „TORBÉCHI" DU BASSIN DE LA RIVIÈ E MARKOVA

*Résumé*

L'auteur expose quelques données antropogéographiques sur les Macédoniens musulmans connus sous le nom de „Torbéchi" qui vivent répartis dans dix villages du bassin de la rivière Markova, affluent de droite du Vardar.

Les „Torbéchi" du bassin de la rivière Markova sont venus principalement de la région environnant la rivière Radika dans la Macédoine Nord-Ouest. L'immigration s'est faite dans la deuxième moitié du 18-e et dans la première moitié du 19-e siècle. L'immigration s'est faite de deux manières: les uns ont immigré immédiatement dans les villages actuels, tandis que les autres sont arrivés s'arrêtant par étapes dans certains villages de plaine environnant Skopje.

A l'occasion de l'immigration les „Torbéchi" s'installèrent dans les antiques villages ou vivaient les anciennes familles macédoniennes orthodoxes. Plus tard les aborigènes de ces peuplades furent tout-à-fait expulsés. Par le fait que l'expulsion des aborigènes se fit peu-à-peu, de ceux-ci les immigrants conservèrent les appellations anciennes des villages et beaucoup de noms topographiques. Parmi les noms topographiques sont surtout intéressants ceux qui se raportent aux églises détruites, aux habitants orthodoxes et à leurs antiquités.

Depuis le début du XX-e siècle et jusqu' à nos jours, un nombre important de familles des „Torbéchi" du bassin de la rivière Markova a complètement déménagé. Cette émigration s'est faite dans deux directions: vers Skopje et vers Asie Mineure.

Aux alentours des villages „Torbéchi" vivent des Macédoniens orthodoxes et des Albanais musulmans. Les „Torbéchi" ne contractèrent pas d'alliances matrimoniales avec les habitants plus haut cités et ainsi restèrent-ils encore aujourd'hui intacts du point de vue de l'éthnologie. C'est à cause de cela que les „Torbéchi" du bassin de la rivière Markova ont encore de nos jours quelques particuliarités de langage comme dans le lieu d'origine, puis leur caractères psychiques et physiques n'ont pas beaucoup changé.

Les „Torbéchi" du bassin de la rivière Markova sont arrivés comme musulmans. Mais ceux-ci n'observent pas tout-à-fait tous les préceptes de la religion musulmane. Les „Torbéchi" savent parfaitement que leurs ancêtres étaient chrétiens.

Au point de vue de la nationalité, les „Torbéchi" se considèrent nettement comme Macédoniens. Cependant, seulement quelques uns de leur plus vieux habitants se disent „Turcs" à cause de la religion musulmane.

ГОДИШЕН ЗБОРНИК
НА ФИЛОЗОФСКИОТ ФАКУЛТЕТ НА УНИВЕРЗИТЕТОТ ВО СКОПЈЕ
Историско-филолошки оддел
Книга 4 (1951), № 2
ANNUAIRE
DE LA FACULTÉ DE PHILOSOPHIE DE L'UNIVERSITÉ DE SKOPJE
Section historico-philologique
Tome 4 (1951), № 2

Јов. Ф. Трифуноски

# ЗА СРЕДНОВЕКОВНИТЕ СЕЛА НА МАНАСТИРОТ СВ. АНДРЕЈА КРАЈ ТРЕСКА

Jov. F. Trifunoski

# LES VILLAGES MOYENAGEUX DU MONASTERE SAINT ANDRE SUR LA TRESKA

Скопје — Skopje
1951

ГОДИШЕН ЗБОРНИК
НА ФИЛОЗОФСКИОТ ФАКУЛТЕТ НА УНИВЕРЗИТЕТОТ ВО СКОПЈЕ
Историско-филолошки оддел
Книга 4 (1951), № 1
ANNUAIRE
DE LA FACULTÉ DE PHILOSOPHIE DE L'UNIVERSITÉ DE SKOPJE
Section historico-philologique
Tome 4 (1951), № 1

---

Јов. Ф. Трифуноски

# ЗА ТОРБЕШИТЕ ВО ПОРЕЧИЕТО НА МАРКОВА РЕКА

Jov. F. Trifunoski

# LES „TORBECHI" DU BASSIN DE LA RIVIERE MARKOVA

Скопје — Skopje
1951

ЈОВ. Ф. ТРИФУНОСКИ

# ЗА СРЕДНОВЕКОВНИТЕ СЕЛА НА МАНАСТИРОТ СВ. АНДРЕЈА КРАЈ ТРЕСКА

## *Увод*

Манастирот св. Андреја крај Треска, задужбина на Марковиот брат кнез Андријаш (соградeн 1389 година), во среден век имал приложени села што сега не постојат. Тие села се викале: *Ивање*, *Лозно*, *Длбочица*, *Уздол*, *Крушица*, *Букурци* и други[1]).



Фот. 1. — Средновековниот манастир св. Андреја

За тоа дека лежеле едни од споменативе села во науката постојат само неколку оскудни и често произволни податоци. По *И. С. Јастребов* 1884 година Ивање како село означено е да лежи во околијата на манастирот св. Ан-

[1]) Љуб. Стојановић: Стари српски записи и натписи, књ. I, Београд 1902, 165, 166; књ. IV, Ср. Карловци 1923, 6079 и 6084; М. Пурковић: Попис села у средњевековној Србији, Годишњак Скопског филозофског факултета, IV, Скопље 1940, стр. 70, 86, 96 и 108.

дреја [2]), а селото Букурци Јастребов го означил да се наоѓа недалеку од селото Луковица[8]) на Сува Гора.

*Ж. Татиќ* 1929 година, пишувајќи за Крушица, наведува дека денес постои Крушница „место во околијата на Тетово, без траги на куќи и гробишта" [4]). За Ивање и Лозно Татиќ навел дека они сега преставуваат рушевини „кои се најдуваат на два саата далеку од Тетово, одејќи во правец кон Скопје" [5]). Кај истиот писател и за Длбочица и Уздол е запишано дека се денес топографски места без траги на населба во околијата на Тетово [6]).

*А. Селишчев* 1933 година се обидел да ги одреди местата на кои лежеле селата Длбочица и Букурци. По него Длобочица лежела во северниот дел од Долни Полог, а Букурци како село постоело и во првата половина на 19 век крај брегот на Треска „недалеку од манастират св. Никола во Шишево, а спроти манастирот св· Андреја [7]).

Вршејќи антропогеографски испитувања на планините Осој и Сува Гора 1949 година имав можност да дојдам до нови податоци за споменатите средновековни манастирски села. Тие податоци се доста одредени така што од нив јасно се гледаат положбата на споменатите села, нивното население, стопанските прилики, се знае за поголем дел од селата кога се раселени и заради кои причини.

### *Податоци за селата*

**Ивање.** — Ивање е сега пусто селиште, кое лежи на падината на планината Осој свртена од кон Треска. Поточно селото било развиено на место на кое денес постојат сточарски станови и ниви своина на доселеното албанско население од соседните дервенски села Мерово, Раович, Чајлане и Семениште. Земјиштето на кое лежело селото е присојно, покриено со глина и обрастено со бујна вегетација. Вода за пиење се добива од извори. За селиштето и за местата околу него постојат топографски имиња: Ивање, Грбавец, Јанче, Иљин Гроб, Киша (Црква), Павле Ливад, Чука Павлес, Гунга, Суроиќ и други.

Ивање било старо село, оно прво ѝ припаѓало на црквата во Сушица (веројатно на Марковиот манастир кај Скопје), а 1389 година него Андријаш, син му на крал Вол-

---

[2]) Гласник Српског ученог друштва 57, Београд 1884, стр. 51.

[3]) Ibid., стр. 50, 51.

[4]) Трагом велике прошлости, Београд 1929, стр. 196.

[5]) Ibid., стр. 196.

[6]) Ibid., стр. 196.

[7]) Македонские кодики XVI-XVIII веков, София 1933, стр. 22, 27, 28.




Карта на селата кои сега не постоат

кашин, го приложил на тогај соградениот манастир св. Андреја крај Треска[8]).

Втор пишан спомен за Ивање очуван е во поменикот на манастирот Матка крај Треска. Поменикот во основните делови е напишан во втората половина на 16 век, но он има и допишувања од подоцна време. Во овој поменик се наведуваат како приложници двапати по 42 лица од Ивање (запишано: Иване и Ивани). Едни од тие приложници се викале: Петра, Стојана, Иван и други[9]).

Во околните македонски села, на пример, во Матка и Лукојца, постои традиција во која се наведува дека Ивање било доста голема населба со православно македонско население. Селаните од Ивање највише живееле од одгледување на кози, од планинско земјоделство, од шумарство и пчеларство. Во турско време ивањското население плакало „спајилук" со по „триста ока бел мед" и со по „триста нешкопени" јарци".

Додека во Ивање имало население, дотогаш во селото постоела и црква. Црквата лежала на местото сега викано Киша (албански) околу 300 м североисточно од населбата „во една рупа". На црквиштето се познаваат остатоци од ѕидови. По традиција ивањската црква била посветена на св. Недела. Кога славела црквата тогај се приредувал собор на кој „по седумдесет" ивањски девојки пееле и играле оро.

Селото Ивање сосем е раселено околу средината на 19 век, оти тогај во него почнал да се осетува јак зулум од доселеното муслиманско население во соседните дервенски села. Дервенското население во Ивање било привлечено поради одличните летни и зимски пасишта, а освен тоа синорот бил богат и со шуми.

За иселеното ивањско население сега не е можно да се соберат многу одредени податоци. Тешкотијата се состои во тоа што во близината на селиштето нема село со очувани стари македонски родови, кои би повеќе кажувале за Ивање. Доселените муслимани во најблиските дервенски села и кога нешто знаат за раселувањето на Ивање пред странци ништо не кажуваат. Но и според сето тоа сега се знаат овие иселени ивањски родови: *Павлевци* (1 к, слават Воведење), сега живат во поречкото село Здуње. Основачот на овој род тамо се доселил од Ивање[10]).— *Шопои* или *Панчевци* (2 к, слават Воведење или Пречиста), живеат во село

---

[8]) Љуб. Стојановић: Спомнатото дело, 165, 6080; М. Пурковић: Спомнатото дело, стр. 96; Ј. Х. Васиљевић: Скопље и његова околина, Београд 1930, стр. 430.

[9]) А. Селищев: Споменатото дело, стр. 22, 32.

[10]) П. Јовановић: Пореče, Насеље и порекло становништва, књ. 28, Београд 1935, стр. 275, 335.

Матка кај Скопје. Таму прешле од Ивање пред околу 110 години (Трпче, жив 52 години Цветан - Панче - Трајко, кој се иселил од Ивање). - 1917 година во град Лерин живела жена стара околу 80 години. Она на војници од сувогорското село Лукојца (сега жив Дукадин и други) им кажу-



Фот. 2. — Клисурата на Треска во која лежи манастирот св. Андреја (фот. од 1935 г.)

вала дека е родена во село Ивање на планина Осој кај Скопје. Говорејќи им за родното село жената кажувала дека Ивање имало воденица крај Треска, во бавчите една зелка мерела до 10 кгр, од една крава се добивало по 18 литри млеко дневно и друго.

По раселувањето на селото Ивање синорот и селиштето го пресвоиле доселениците од напред споменатите дер-

венски села. Они сега во Ивање имаат аргачи за овци и околу нив обрадботуваат ниви со стрмни жита и компири. До 1947 година Ивање одлично служело и како зимовалиште за многобројни дервенски кози.

Името на населбата е адјектив од лично име Иван[11]). Од Ивање водат два пата за товарен и пешачки саобраќај. Еден пат води преку гребенот на Осој за Скопски Дервен, а вториот пат води по југоисточната падина на Осој за сувогорското село Лукојца на ЈЗ и за Матка на СИ.

**Лозно.** — Селото лежело североисточно и близу до Ивање исто така на падината од планината Осој која е свртена кон Треска.

По предание забележено во околните села Матка и Лукојца, на селиштето сега викано Лозно постоела истоимена населба со православно македонско население. Подоцна селското население се иселило „од турски зулум". Од традиција не се знае како се викале иселените родови ни кај се они по иселувањето населени.

Сосем е сигурно дека е ова село познатото средновековно Лозно. Во пишани споменици оно се наведува веднаш после споменот на Ивање како завештано село на соседниот манастир св. Андреја крај Треска[12]).

На местото каде што лежело селото Лозно сега постои истоимен топографски назив. Остатоци од куќи на површината од земјата не се познаваат оти е селиштето во најголем дел претворено во ниви.

Раселувањето на Лозно веројатно е извршено кога и раселувањето на соседното село Ивање. Селиштето Лозно и синорот околу него го присвоиле доселени албански жители од соседните дервенски села (Мерово, Раович, Чајлане, Семениште). Некои дервенски муслимани сега на Лозно имаат и сточарски станови.

Кога се раскажува за село Лозно податоците во традицијата често се мешаат со податоците од сосем блиското и познатото село Ивање.

**Длбочица.** — Селото се наоѓало на падината од Сува Гора во долината на потокот Речиште, лева притока на Треска. Земјиштето на кое лежело селото оградено е со високи долински страни, па е можно неговото име да настанало по географската положба. Селиштето и потесите околу него се викаат: Длбочица, Раскрсница, Рибароски Ниви, Под Крстец, Крстец, Наравен, Мартинец, Страшник, Су-

---

[11]) П. Скок: Из топоманистике Јужне Србије, Гласник Скопског Научног друштва, књ. XV-XVI, Скопље 1936, стр. 116.

[12]) Љуб. Стојановић: Спомнатото дело, 6084.

роиќ, Склетина. Вода за пиење се добива од една чешма и од еден извор.

Длбочица била населена со православно македонско население и имала црква. Црквата се наоѓала непосредно крај населбата од горната страна. Тука се познаваат остатоци од храм чии димензии изнесуваат 6 x 4 м. На кој светец била црквата посветена околините доселени селани не знаат. Крај црквиштето постојат надгробни плочи и крстои од бигор. Селото било експонирано кон ЈИ што се гледа по остатоци од „ѕидишта“ кои доскоро добро се познавале.

Од населението што живеело во Длбочице сега се знае само за род *Рибароски*. Споменот на нив очуван е во топографскиот назив Рибароски Ниви. Се кажува дека, поради близина, девојките од Длбочица секој Ѓурѓовден доаѓале „на лелјање“ во денешното село Лукојца. Тука една девојка, која се лелјала, се утепала па местото по неа добило име Рајкин Камен.

Селото Длбочица раселено е „од зулум“ и тоа, како изгледа, се извршило во првата половина на 19 век. По раселувањето на населението селиштето, синорот со ниви, пасиштата и шумата ги присвоил („заграбил“) познатиот доселен сточар Касам Ќаја од сувогорското албанско село Гургулинце. Касам Ќаја нивите од Длбочица околу 30 години ги обработувал со македонските селани од Лукојца, кои му биле „момци“[13]). Синорот на Длбочица од кон СИ бил оделен со ртот викан Суроиќ од синарот на спомнуваното село Ивање на Осој планина.

Во втората половина на 19 век Касам Ќаја земјиштето во Длбочица морал „за крв“ да го остапи на Македонците од Лукојца, но веднаш по тоа он пак со сила го повратил. Откако умрел Касам Ќаја (пред 65 години) неговите наследници Длбочица ја продале на Ешреф бег од Тетово. Од Ешреф бег селаните од соседната населба Лукојца селиштето и синорот ги откупиле 1900 година за ошто дале 240 златни лири.

Од Длбочица водат тесни патишта за товарен и пешачки сообраќај: еден за Лукојца кон Ј, втор за Селдарево и Гургулинце кон ЈЗ, трет за соседните сега раселени села Ивање и Лозно кон СИ, а четвртиот преку планинскиот гребен за Скопски Дервен кон С.

Изложениве податоци јасно покажуваат дека е денешново селиште Длбочица исто оно село што 1389 година

[13]) Во село Матка (Скопско) слушав кажување дека за раселувањето на Длбочица допринеле и некои македонски жители од Лукојца, оти они „држеле страна со Турците“.

Андријаш, син му на крал Волкашин, го приложил на манастирот св. Андреја крај Треска[14]). Ова село повторно се споменува и во поменикот на манастирот Матка кај Скопје (запишано Гъбочица). Како е истакнато, во основните делови поменикот е напишан во втората половина на 16 век, но во него има допишувања и од подоцна време. Во овој поменик се наведува да имало селани кои дале прилог од Длбочица[15]).

**Уздол.** — Уздол е селиште кое се наоѓа на синорот од сегашното сувогорско село Лукојца. Поточно селото лежало на десната страна од долината Речиште, притока на Треска и тоа недалеку од Лукојца и сега раселеното село Длбочица. Околу Уздол се потеси главно со обработено земјиште викани: Грамадец, Тесли Пр, Горна Глаа и други.

По предание забележено во Лукојца, на селиштето Уздол понапред постоело „мало село" населено со православно македонско население. Подоцна, заради „турски зулуми", сите селски жители се иселиле. Но од традицијата не се знае како се викале родовите, ни каде се они по иселувањето населени.

Сосем е сигурно дека е ова село познатата средновековна населба, која во пишани споменици се именува како *Уздолие* и тоа веднаш после споменот на Длбочица. Уздол, исто како и селата Длбочица и Лукојца, 1389 година било приложено на манастирот Св. Андреја крај Треска[16]).

На селиштето сега не се познаваат јасни остатоци од куќи и други старини. Може би селото да е рано раселено, а освен тоа земјиштето во знатен дел претворено е во ниви.

**Крушица.** — Местото каде што лежало селото се најдува на гребенот од Сува Гора крај патот што води од Скопски Дервен за сувогорското село Седларево. Населбата Крушица поточно лежала на местото каде што се сега седларските ниви и изворите викани Беленица и Крушица. За салиштето и потесите околу нив постојат топографски имиња: Крушица, Бигор, Врталиште, Локва. Околу 1.5 км јужно од селиштето сега се наоѓа муслиманско албанското село Седларево, а 3 км кон И лежи македонското село Лукојца.

По кажување на селаните од соседното село Лукојца, Крушица била мала населба, населена со православно македонско население. Од селаните што живеале во Кру-

14) Љуб. Стојановић: Спомнатото дело, 166, 6084.
15) А. Селищев: Спомнатото дело, стр. 22.
16) Љуб. Стојановић: Спомнатото дело, 6084.

шица, сега се знае родот *Антевци*. Они во Крушица имале предок Златан, кој по иселувањето од старото село, прво направил куќа на местото викано Горна Рајца (синор на село Лукојца), после се преселил од „зулум на Турците" крај сегашната луковичка црква, а оттаму во втората половина на 18 век прешол на местото каде што лежи сега Лукојца. Антовци во Лукојца бројат 2 куќи и слават св. Никола. За имањата на другите иселени родови од Крушица не се знае ништо, нити во традицијата се наведува каде се они по иселувањето населени.

Раселувањето на Крушица, по традиција, извршено е заради зулуми, кои селаните ги трпеле од албанските доселеници во соседното село Седларево. Раселувањето значи почнало од пред 150 до 160 години оти тогај се населиле споменатите доселеници во Седларево.

На местото каде што било селото сега се познаваат остатоци од куќи. На селиштето нема остатоци од други старини оти се они уклонети кога е селскиот синор претворуван во ниви.

Опишаното сувогорско селиште сосем е сигурно исто што и познатата средновековна населба Крушица. Она се споменува 1389 година кога Андрејаш, син му на крал Волкашин, населбата ја приложил на манастирот св. Андреја крај Треска[17]). Тогај Крушица во записот се наведува веднаш после споменот на соседното село Лукојца.

**Букурци.** — Букурци е сега пусто селиште, кое лежи непосредно лево крај брегот на Треска во подгорот на Сува Гора. Поточно селото било развиено на умртвената плавина од еден спореден повремен ток околу која сега постојат ниви со пченка, воденица и зимски сточарски станови на муслиманските албански селани од високите сувогорски села Гургулинце и Седларево (на топографска карта селиштето е означено со испис Гургурска Лака).

На местото од раселеното село Букурци има доста погодни услови за живот: вода за пиење се добива од големото карсно врело (Букурски Извори), а плодните ниви по долинското дно се вадат со вода од Треска. За селиштето и за потесите околу него постојат топографски имиња: Букурци, Мала Рада, Подиште, Црква, Клекоо Гумно, Балчин Камен, Зајачец.

Букурци било старо село, оти се споменува 1389 година како прилог на Андријаш, синот на крал Волкашин, на манастирот св. Андреја крај Треска[18]). Потоа Андријаш селата Букурци и Повлино ги заменил за селата Момково

[17]) Ibid. 166, 6084.
[18]) Ibid., 165, 6079.

и за Ивање, кои и́ припаѓале на сушичката црква (секако на црквата св. Димитрија во Сушица — Марковиот Манастир) [19]).

Втор пишан спомен за Букурци очуван е во спомени-кот на манастирот Матка крај Треска. Како беше истакна-то, во основните делови поменикот е напишан во втората половина на 16 век, но има допишувања и од подоцна вре-ме. Во овој поменик се наведуваат како приложници шест лица од Букурци. Едни од тие лица се викале: Добра, Пет-ра и Пеја [20]).

Букурци било населено со православно македонско на-селени и имало црква. Црквата се наоѓала непосредно крај населбата од кон југозапад. Тука се познаваат темели од доста простран храм. Црквата е ориентисана во правец И-З. Очуваните ѕидови наместа се високи до 1 м. За градење на ѕидовите е употребуван камен. По остатоците се гледа дека букурската црква била издолжена и еднобродна [21]). Окол-ните селани не ја знаат нејзината хромовска слава. Веро-јатно дека црквата била посветена на „Богородица зимна“ или на св. Никола, оти овие две слави се запазени кај бу-курските иселени родови.

Од населението што живеело во Букурци сега се зна-ат неколку родови, кои во втората половина на 19 век се иселиле во други населби. Тие родови се: *Василевци* (5 к, слават: „Богородица зимна“ или Пречиста и св. Никола), сега живеат во село Пуста Брезница на Мокра Планина (поречието на Маркова Река). Они водат потекло од брака Јоана и Стевана (татко им се викал Василе), кои од букур-ци се иселиле во втората половина на 19 век (Дукадин, жив 44 години - Иван - Јоан, еден од браќата кој се иселил). Се прикажува дека они од Букурци побегнале од зулуми, па во Пуста Брезница „ги прифатиле“ постарите македонски родови. Во Пуста Брезница останатите селани сега овој род го викаат Букурчани. По втората светска војна една фами-лија од Василевци прешла во Скопска Блатија (Кадино Се-ло). — *Плавичовци* (7 к, слават: „Богородица зимна“ или Ва-ведење и св. Никола) сега исто така живеат во село Пуста Брезница на Мокра Планина. Таму, дека дошле од Букурци, и нив останалите селани ги викаат Букурчани. Во родот Плавичовци сега живее Стојан Чунгур, стар 90 години, кој е роден во Букурци. Од Плавичовци преку Пуста Брезница има иселени фамилии во Скопје (1) и во Скопска Блатија (1,

[19]) М. Пурковић: Спомнатото дело, стр. 70.

[20]) А. Селищев: Спомнатото дело, стр. 21, 26.

[21]) 1928 година жандармерискиот наредник Матовиќ, кој бил на служба во Седларево, ги расчистувал рушевините на црквата и он то-гај, по кажување, најдувал крстови и икони.

село Ржаничано). — *Букурчани* (1 к, слават: „Богородица зимна“ или Воведење), сега живеат во село Јаболце во поречието на Маркова Река. Во втората половина на 19 век нивниот предок Алекса од Букурци прво дошол во Пуста Брезница, па веднаш по тоа како „момок“ прешол на беговска земја во Јаболце (Благоја, жив 27 години - Пандил - Алекса, кој се иселил од Букурци). — Се кажува дека има иселени македонски родови од Букурци и во соседното поречко село Здуње. — Од Букурци сега се знаат и поедини жени што биле омажени во околните македонски села. Така 1917 година во Лукојца умрела баба Стојанка, која била родена во Букурци. Во Лукојца до скору живеале и други жени кои биле од Букурци. Такви жени уште имало во селата Здуње, Пуста Брезница и Матка.

По општо раширената традиција, селото Букурци „го испустил“ (раселил) Албанецот Касам Каја (умрел пред 65 години) од високото сувогорско село Гургулинце. Он најпрво „со сила“ ги присвоил плодните селски ниви, подесни за одгледување на пченка, и воденицата крај Треска. Оттогај селаните морале да му работат како чифчии. Но животта под Касам К'аја била тешка и несносна, па затоа селаните од Букурци постепено потполно се иселиле во други спомнати блиски и подалечни населби. Се прикажува дека едни букурски родови од зулуми во селото сосем изумреле.

По смрта на Касам Ќаја букурското земјиште останало во власништво на неговите бројни наследници сега викани Касамовци. Пред неколку години од нив едни ниви и букурската воденица ја купиле муслиманските селани од Седларево. Над селиштето Букурци сега постојат поедини запуштени ниви обрастени со шумарица, а во нивната средина е место викано Клекоо Гумно на кое старите македонски селани вршеле жито.

*А. Селишчев* објавил дека селото Букурци „веројатно„ добило име по некој Влав (Цинцарин) викан Букура[22]).

Како заѕештања на манастирот св. Андреја крај Треска 1389 година се споменуваат и селата **Повлино, Момково** и **Горица**[23]), кои сега исто така не постојат. *Ж. Татиќ* објавил дека Момково постои на два часа одење од манастирот кон Тетово. На неговото место се најдуваат урнатини од куќи и градиште. А Горица, по истиот писател, денес е место близу Момково[24]) Поточно Момково и Горица треба да се бараат на земјиштето околу денешно село Матка при излагањето на Треска од клисура, оти тука постојат две не

[22]) Споменатото дело, стр. 26.
[23]) Љуб. Стојановић: Спомнатото дело, 165, 166, 6079, 6084.
[24]) Спомнатото дело, стр. 196.

многу стари селишта кои носат таквие имиња. За Момково и Горица повеке податоци немам собрано. Селото Повлнно незнам каде се наоѓало, но веројатно и оно треба да се бара недалеку од манастпрот св. Андреја, тоест во близината на папред споменуваните села.

*Ошшт йоглед*

Спрема довде изложениве податоци можат да се изведат овие заклучоци за средновековните сега исчезнати села кои му припаѓале на манастирот св. Андреја крај Треска.

Сите споменати села се наоѓале во поречието на Треска и тоа на нејзината лева, добро осветлена и топла присојна страна. Четирите села биле локализовани на падината на планината Осој (Ивање, Лозно, Момково и Горица), а останатите на падината од планината Сува Гора (Длбочица, Уздол, Крушица и Букурци). Од нив селото Букурци било главно подгорско, додека другите села биле изразито планински. По природните особини на земјиштето, селата се карактерисувале со сточарство, одгледувале планински култури, освен Букурци кое имало и ниви со пченка, и добивале корист од шумарство. По типот раселените села биле збрани.

Населението во селата за кои станува збор по народност било македонско, а по вера православно. Ова јасно се гледа по имињата на селските родови, по поедини очувани иселеници, по црквиштата. Тоа е поуздано утврдено во Ивање, Длбочица, Крушица и Букурци. За селата Лозно и Уздол македонскиот карактер на населението, освен по традиција, се гледа по нивното средновековно завештување, по словенските имиња на наслебите и по понапрежниот македонски и православен карактер на сите околни села. По кажување, носијата кај населението во раселените села била иста како носијата која сега едино се виг'а во селото Лукојца на Сува Гора.

Селото Крушица, почнало да се раселува од крајот на 18 век. Тогај во соседното село Седларево завтило да се доселува албанско население од кое во Крушица настапил „зулум". Изгледа дека е Крушица по тоа брзо раселена. Заради зулуми се иселиле и селаните од Длбочица. Нивното иселување извршено е во првата половина на 19 век. Раселувањето на селото Ивање паѓа околу средината на 19 век кога во него исто така почнал да се осетува зулум од доселените муслимански жители населени во соседните дервенски села. Сосем е веројатно дека во исто време и заради исти причини се раселило и до Ивање соседното село Лозно. Селото Букурци во втората поло-

вина на 19 век го раселил Касам Ќаја голем сточар од сувогорско село Гургулинце. Како е споменато, он прво насилно ги присвоил селските плодни ниви и воденицата, а по тоа со несносен живот ги натерал селаните на иселување. И селото Уздол, како се кажува, раселено е поради зулуми. Но во традицијата не е јасно кога е тоа иселување извршено. Веројатно дека е и Уздол раселен во времето кога се раселени и споменатите соседни села.

Кажувањата за времето и причините заради кои се раселиле сите шест, односно девет средновековни македонски села се прилично точни. Тоа јасно се гледа нарочно од појавата што селското земјиште, освен на Уздол, по иселувањето на населението го присвоиле доселените муслимани, кои од крајот на 18 и во првата половина на 19 век се населиле во околните дервенски и сувогорски села.

На местата на кои лежеле селата и на синорите околу нив сега се познаваат слаби остатоци од старини, постојат ниви а едни делови се обрастени во шума и треви.

---

*Résumé*

## LES VILLAGES MOYENÂGEUX DU MONASTÈRE SAINT ANDRÉ SUR LA TRESKA

Le monastère St André sur la Treska (non loin de Skopje) a eu au moyen âge des villages adjacents qui n'existent plus maintenant. Ces villages s'appelaient: Ivanje, Lozno, Dlbočica, Uzdol, Krušica, Bukurci, Povlino, Momkovo et Gorica.

Pour quelques-uns des villages cités a existé jusqu'à présent dans les études des données quelconques et sans valeur. L'auteur de cet article, sur la base de recherches anthropogéographiques faites en l'année 1949, a fixé l'emplacement des villages sus-dits. Ces villages se trouvaient sur la pente des mantagnes Osoja et Suva Gora, c'est à dire aux environs du monastère moyenâgeux Saint André (construit en l'année 1389).

La populations de ces villages aujourd'hui dépeuplés était macédonienne et orthodoxe. On voit cela clairement grâce aux familles émigrées que l'on connait et dont quelques-unes sont restées intactes dans d'autres villages, puis grâce à la nomenclature slave et les ruines des églises et aussi d'après les monuments écrits.

L'émigration des villages s'est faite principalement dans la deuxième moitié du XVIIIe et dans le courant du XIXe siècle. A ces époques dans les villages environnants s'installèrent des Albanais musulmans que les aborigènes macédoniens expulsèrent avec le temps complètement de leurs villages. C'est pourquoi aujourd'hui à peu près tous les villages dépeuplés et les terres environnantes appartiennent aux Albanais musulmans qui s'y sont installés.

A l'article précédent est jointe une carte géographique sur laquelle est marqué l'emplacement des huit villages moyenâgeux, dépeuplés plus tard.

Jov. F. Trifunoski.

ГОДИШЕН ЗБОРНИК
НА ФИЛОЗОФСКИОТ ФАКУЛТЕТ НА УНИВЕРЗИТЕТОТ ВО СКОПЈЕ
Историско-филолошки оддел
Книга 4 (1951), № 3
ANNUAIRE
DE LA FACULTÉ DE PHILOSOPHIE DE L'UNIVERSITÉ DE SKOPJE
Section historico-philologique
Tome 4 (1951), № 3

Димче Коцо

# 1. „НАКОЛНИТЕ ЖИЛИШТА" ВО ОХРИДСКОТО ЕЗЕРО КРАЈ СТРУГА

# 2. СРЕДНОВЕКОВНИТЕ СПОМЕНИЦИ ВО СТРУГА И СТРУШКО

Dimče Koco

# 1. „LES PALAFITTES" DU LAC D'OHRID PRES DE STRUGA

# 2. LES MONUMENTS MEDIEVAUX DE STRUGA ET DE SES ENVIRONS

Скопје — Skopje
1951

ДИМЧЕ КОЦО

# „НАКОЛНИТЕ ЖИЛИШТА ВО ОХРИДСКОТО ЕЗЕРО КРАЈ СТРУГА“ И СРЕДНОВЕКОВНИТЕ СПОМЕНИЦИ ВО СТРУГА И СТРУШКО

През летниот распуст 1949 година Филозофскиот факултет во Скопје организира колективно испитување на Струга и Струшко. Потпишаниот, кој учествуваше во ова испитување, си постави задача да одговори на прашањата: 1) Дали во Охридското Езеро крај Струга имало наколни жилишта и 2) Кои се средновековните споменици во Струга и Струшко.

## 1. Прашањето за наколните жилишта.

Н. А. Мушмов со својата статија „Наколни жилища на Охридското езеро при гр. Струга“, напечатена во „Македонски преглед“ година I книга 5 и 6, прв го подигна прашањето за научното испитување на наколните жилишта во Охридското Езеро.[1]) Тој навистина не вршел никакви научни испитувања, ами како што сам вели, дошол на мисла да го подигне ова прашање врз основа на неговите спомени за Струга и Охридското Езеро што му останале од неговата детска возраст. (Од денот кога Мушмов излегол од Струга до пишувањето на споменатата статија поминале 40 години). Н. А. Мушмов пишува дека тој добро се сеќава „когато като деца отивахме, лѣтно време, на езерото да се кѫпемъ, както въ самото езеро, тъй и по брѣга намирахме глинени, изпечени, доста изтрити черепи отъ сѫдове и съ тѣзи „керамидки“, се забавлявавме да ги хврламе по повърхностьта на водата та следъ бурно време вълнитѣ на езерото пакъ да ги исхвърлятъ на брѣга. Сѫщо по брѣга на езерото, както и въ самото езеро намирахме разни изгладени камъни отъ различна голѣми ‹а.“ И понатаму: „Че тѣзи глинени черепи и нѣкои отъ гладенитѣ камъни трѣбва да сѫ од

---

[1]) Иширков во „Охридското Езеро и град Охрид“ (Лѣтописи на Бл. ак. наук. 1925, стр. 11) вели: „Нѣма съмнение, че край брѣговетѣ на Охридското езеро е имало интензивенъ животъ още въ предисторическа епоха и бѫдещи раскопки ще ни дадатъ сигуренъ материялъ за това“.

многу стара епоха, ми давать поводъ да вѣрвамъ и дървенитѣ колове, забити въ езерото на околу 200 — 300 метра отъ брѣга, които и до днесъ сж запазени на 4 — 5 метра дълбочина. Предъполагамъ, че тѣ сж останки отъ предисторически наколни жилища, защото никой не помни, кога сж забивани въ езерото тѣзи колове. Тѣ не сж колове отъ рибарски колиби отъ поново време, защото е немислимо да е имало нѣкога толкозъ много рибарски колиби, които да обхващатъ таквозъ голѣмо пространство, колкото е това, усѣяно съ колове отъ двѣтѣ страни при устието на р. Дринъ". (Стр. 20 — 21).

Тргнувајќи од фактот дека област околу Охридското и Преспанското Езеро завзема извонредно важно место во историјата на Балканскиот Полуостров или поточно во историјата на народите што живееле на денешната територија на Македонија од најстари времиња до денес, прашањето за наколни жилишта во Охридското Езеро е разбирливо и природно. Сведенијата што ни ги дава Мушмов, но не и заклучоците, се главно точни. Во Охридското Езеро крај Струга навистина има остатоци од многубројни колови, како и парчиња од керамитки. Овие колови се наоѓаат спроти месноста „Ајрон", а на месноста што се вика „Лоиште". Тие се на длабочина од 3 до 4 метра. Од површината на водата се гледаат како црни големи флеки. Во дното се закачени околу 20 сантими, а над дното се запазени околу 10 до 20 сантими. На оваа иста месност, во трските, денес се „коците", ловишта за риби направени од закачени колови во дното на езерото. Коците се на околу два метра длабочина. Дебелината на коловите од коците е еднаква со дебелината на остатоците од коловите. И едните и другите колови се делкани со тесла на краевите така, што формираните врвови се апсолутно идентични. (сл. 1)

За да ги сметаме овие остатоци од некогашни коци, како што всушност и сметаме, потребно е да се изјасни и прашањето дали некогаш длабочината на езерото се менувала. Во Струга и денес има живи луѓе што знаат дека пред 70 до 80 години од Струга, по крајот на езерото, се одело на hose до манастирот Калишча. За да може човек, одејќи по суво, крај езерото, да дојде во манастирот Калишча, потребно е денешното ниво на езерото да биде за 1,5 до 2 метра пониско, т. е. за толку колку што е длабочината на езерото под стените што го делат манастирот Калишча од селото Калишча. Значи, пред 70 до 80 години нивото на Охридското Езеро било за 1,5 до 2 метра пониско и вопросните остатоци од колови се наоѓале на 1,5 до 2 метра длобочина. А тоа значи дека остатоците од коловите, што Мушмов ги смета за остатоци од наколни жилишта, пред 70 до 80 години се навоѓале на она растојание од крајот



Сл. 1

Дел од еден кол од некогашните коци во Охридското Езеро изваден од дното на езерото на месноста „Лоиште“.

на езерото на кое се денес коците. Дека се менувала обалата на Охридското Езеро наоѓаме податоци и кај Јован Цвијиќ. Тој бележи дека „према Воски (маала во Охрид — Д. Коцо) се види у језеру стара калдрма, траг старога пута, који је везивао Охрид и Стругу“. И понатаму: „Рибари су ми казивали, да се под језером, непосредно уз обалу, виде трагови старих путева и на другим местима на западној обали језера код манастира Калишта (Св. Богородица), затим на источној обали испод села Пештана и испод манастира Св. Заума“.[1])

Земајќи го под внимание името на месноста „Лоиште“, кое сигурно е доста старо, како и формата на врвовите и дебелината на остатоците од коловите, заедно со нивното растојание од крајот на езерото, што го имале тие пред 70 до 80 години, јас сметам дека остатоците од коловите не се остатоци од наколни жилишта, туку остатоци од некогашни коци. Тие се многубројни како што се многубројни и сегашните колови на коците во трските[2]).

[1]) Ј. Цвијић: „Основи за географију и геологију Македоније и Старе Србије, књига трећа, Београд 1911, стр. 700—701.

[2]) Од десната страна на устата на Дримот денес не се наоѓаат остатоци од колови.

Што се однесува до „керамидките“ и излизаните камења за кои говори Мушмов, сметам дека тие се остатоци од оние куќи во Струга што биле близу до езерото, и чии темели денес се во блатото „Климетица“. Во Струга има доста луѓе кои, копајќи ендеци околу нивите крај „Климетица“, а кога е сушна годината и во самата „Климетица“, наоѓале калдрмисани улици во посока кон езерото. Една таква улица почнувала од месноста „Дупен-камен“. Тоа зборува дека порано, кога нивото на езерото било пониско, куќи имало и во „Климетица“, што значи дека на тој терен може да има керамитки и камења. Последните се излижани од брановите на езерото. Во Струга има многу керамитки во езерото и поради релативно големиот број на грнчари, кои, кога грнчарите живееле крај езеро, искршените грнци ги фрлале во езерото, како што денес тие ги фрлаат во Дрим. Се разбира, дека ако по моето мислење овие остатоци од колови не се во врска со наколни жилишта, не значи дека во Охридското Езеро немало воопшто наколни жилишта. Прашањето и натаму си останува отворено и предното мое излагање ја отфрлува само претпоставката на Н. А. Мушмов.

## 2. Средновековните споменици во Струга и Струшко.

За да можеме да одговориме на прашањето има ли и кои се средновековните споменици во Струга и Струшко, потребно е да видиме дали на местото на денешната Струга било античко селиште и дали постоела средновековна Струга.

Во itinerarium Burdilagense или itinerarium Hierosolymitanum, меѓу местата што биле на патот Via Egnatia се споменува и Patras. Никола Вулиќ пишува: „Што се тиче Patrae, то је по свој прилици Струга, иако је даљина између Patrae и Cledo (Cledo је сигурно искварено Lcnido) по itinerarium Burdigalense 13 миља, а растојање између Охрида и Струге не износи више од 16 километара. Могло би се помислити да место Струге треба узети Радолиште, мало даље на западу од Струге, где има римских и старијих трагова“.[1]) И Heinrich Kiepert Patrae го поставува на местото на денешна Струга[2]) По Tabula Peutingeriana на патот Via Egnatia од Pons Servilii до Licnido има XIX миљи. Pons Servilii секако треба да биде негде на Дримот. Да се бара Pons Servilii на територијата на денешната Струга е слабо приемливо, бидејќи на тој терен, ако се постави

[1]) Никола Вулић, Географија Јужне Србије у антично доба, Гласник Скопског научног друштва, књига XIX, 1938, стр. 10.

[2]) Heinrich Kiepert, Atlas Antiquus, Graecia cum insulis et orbis maris Aegaei.

пат, тој треба да минува не преку еден ами преку повеќе мостови. Природата на теренот е таква и, како што ќе видиме понатаму, овдека нелогично би било да го бараме патот Via Egnatia, а во врска со него и Pons Servilii. На овој терен до денес не е најден никаков траг од римскиот или пред римскиот период така што, ако тука имало антично селиште, во нашиот случај Patras или друго селиште, досега би се нашле некакви трагови.

Pons Servilii секако се поврзувал со Patras. Но се поставува прашање ако Patras е „по свој прилици“ денешната Струга, како што вели Вулиќ, тогаш Pons Servilii се идентифицира со Patras. Јас споменав дека теренот на денешната територија на Струга е таков што еден мост е недоволен за да се помине од една страна на друга, т. е. од исток на запад (и денес има повеќе мостови). Предното истовремено значи дека и Patras не може да се бара на местото на денешна Струга, бидејќи тој бил на патот Via Egnatia, а последниот не можел да минува преку денешниот терен по еден мост, како што се гледа од Tabula Peutingeriana. По конфигурацијата на теренот на Струга и нејзината најблиска околина Pons Servilii би можел да се бара околу денешното село Вранишча. Според Јован Цвијиќ „испод ње (Струге — Д. К.) Дрим се развија у рукавце између којих су пешчани и тресетни спрудови. Вијугајући по старом језерском дну, Дрим наниже још више подивљава. Један његов крак се враћа натраг језеру и изгуби се у млавкама. Код села Враништа дримско је корито дубље, престају рачвања и Дрим улази у клисуру, која се зове Дримско Грло или Добовјански кланац“.[1]) Дека само околу Вранишча може да се бара Pons Servilii, а во врска со него и Via Egnatia, може да се види и од описот на Ана Комнина за текот на реката Дрим. „Оваа река Дрим — нека расправам нешто и за нејзиниот ток — тече горе од езерото Лихнида, кое сегашниот поварварен јазик го нарекол Ахрида од Мокра, царот на Бугарите, најпрвин и најсетне Самоил, кој живеел през времето на багрјанородните императори Константин и Василие, низ некакви стотина ровови, кои ги викаме мостови. Истечуваат, проче, како од некакви различни начала од езерото одделни реки и, достигајќи до сто не секнуваат дури не се слеат кај Дебар во реката, оттука се вика Дрим“.[2]) Иван Дујчев со право се задржува

[1]) Јован Цвијић, Основи за географију и геологију Македоније и Старе Србије, књига трећа, стр. 720.

[2]) Annae Comnenae Alexiadis, XII, 9: 179, 6—31 ed Teubner (II, 174, 5—20 ed Bonn.) Ὁ δὲ Δρυμὼν οὗτος ὁ ποταμός, ἵνα τι καὶ περὶ τοῦ ρεύματος τούτου προσιστορήσαιμι, ρεῖ μὲν ἄνωθεν ἀπὸ τῆς Λυχνίτιδος λίμνης, ἣν ἡ νῦν γλῶττα ἐκβαρβαρώσασα Ἀχρίδα προσηγόρευσεν ἀπὸ Μόκρου τοῦ Βουλγάρων βασιλέως τὰ πρῶτα καὶ τὰ ἔσχατα Σαμουήλ, τοῦ ἐπὶ τοῖν βασιλέοιν

на зборот γεφύρας од текстот на Ана Комнина, кој досега се преведуваше со „мостови". „Думата γεφύρας, пишува Дујчев, въ този текстъ е усъмнила още Du-Cange, който мислилъ, че не може да се назовавать „мостове" нѣкакви ровове, и затова предложилъ да се чете: ἅς στρούγας ὀνομάζομεν. Думата γέφρύας, има освенъ обикновеното значение „мостъ," сжщо първично значение „насипъ, преграда, язъ". Според Дујчев „може да се приеме, че съ тѣзи τάφρων ἑκατόν, ἅς γεφύρας ἐπονομάζομεν Ана Комнина указва извеснитѣ многобройни прагове по течението на река Черни Дринъ на долу отъ Струга".[1]) Кај Ана Комнина наогаме дека споменатите γεφύρας се струги. Таа пишува дека византискиот император Алексие, после неуспешната борба со Боемунда, стигнал, односно побегнал, преку Стругите во Охрид. Тој стигнал во Охрид без својата војска, сам или со една група луѓе што во последните часови на битката била со него.[2])

Појасна претстава како изгледале тие „мостови" или прагови или струги може да се добие од сведенијата што ни ги дава охридскиот архиепископ Теофилакт. Во писмото до Паниперсевастот Вриение, зетот на царот, во кое Теофилакт се оплакува на порезниците и даноците стои, според преводот на митрополитот Симеон: „Подобно нещо пострадаха тѣ и за други нѣща твърде незаконно. Защото клирицитѣ сж платили и за мелниците два пжти повече отколкото мирјанитѣ и за нареченитѣ на български струги (στροῦγας) а еллинътъ би казалъ вади[3]) които улесняват риболовството, и за тѣхъ клирицитѣ сж били подложени на много поголѣми щети отколкото другитѣ.[4]) (Може да се претполага дека Теофилакт мисли само на стругите во Струга). Од текстот

---

Κωνσταντίνου καὶ Βασιλείου τῶν πορφυρογεννήτων γεγονότος, διά τινων τάφρων ἑκατόν, ἅς γεφύρας ἐπονομάζομεν, καὶ γὰρ ἀπορρέουσιν ὥσπερ ἀπό τινων αρχῶν διαφόρων τῆς λίμνης διηρημένοι ποταμοὶ καὶ εἰς ἑκατὸν ἥκοντες οὐ λήγουσι κἀθ' οὕτως τῶι ποταμῶι τῶι κατὰ τὴν Δεύρην ἑνούμενοι, ἐξ οὗ καὶ Δρυμὼν ἐπονομάζεται, καὶ συνεχεῖς αὐτῶι γινόμενοι πλατύνουσί τε αὐτὸν καὶ μέγιστον ἐξεργάζονται. Преводот е од Ив. Дујчев, само што е овде даден на македонски јазик.

[1]) Ив. Дуйчевъ, Сѫщинското значение на името Мокρος у Анна Комнина, Македонски прегледъ, година VIII, кн. 4, 1933, стр. 5 и 6.

[2]) Anne Comnène, Alexiade, II, V—X, p. 19, Collection byzantine, Paris, 1943.

[3]) Вада по бугарски значи канал за наводнување — проф. Ст. Младеновъ, Етинологически и правописенъ речникъ на българския книжевенъ езикъ, стр. 56. Во македонскиот јазик имаме збор вадам (Вадам пиперки, ченка).

[4]) Сборникъ на Българската Академия на наукитѣ, книга XXVII, клонъ историско — филологиченъ и философско — общественъ, София, 1931. Митрополитъ Симеонъ — Преводъ на писмата на Теофилакта Охридски, архиепископъ български, ст. 128

на Теофилактовото писмо е јасно дека „мостовите“ или „праговите“ се канали низ кои тече вода, т. е. јазови, корита речни, приспособени за полесно ловење на риби или како денес ги викаат Стружани и Охриѓани со турскиот збор даљани.[1]) Просторот од месноста Рибница до Струга, според кажувањето на поп Маленков од Охрид, се викал деведесет речишта.[2]) Според зборовите на Стружанинот Евро, Струга била седморечие, а по кажувањето на Сружанинот Никола Гаго, кој умрел 1933 година (сведенијата ни ги даде син му), таму каде што биле струшките далјани Дримот се делел на неколку ракави. Ракавите се викале: Мишлешевка, Лошка (Ложанка), Мороишка, Малогорне, Нови Колиби. Во овие ракави се клавале врши (специјални справи за ловење риби) и според тоа кое село во старо време ги клавало, односно имало право да ги клава вршите, и ракавот го добил своето име. Така прикажувале старите, велел Никола Гаго. Според Н. Гаго, Турците ги направиле овие ракави во модерни далјани „кои перо не пропушчале“. Во околината на Струга, близу до Дрим и денес постојат селата: Мишлешево, Ложани и Мороишча. Кога е чистен Дримот во стара Југославија (со багер) и регулисано неговото корито, се разбира делимично, по кажувањето на Стружани, близу до село Вранишча се најдени во тињата колови поставени во ред така како што се поставуваат за далјани. Според кажувањето на Устијанка Матлиеска од Вранишча, мажена во Мороишча, Дрим кога течел крај куќите од селото Вранишча, близу до Вранишча имало далјан. Во Калимановата грамота која всушност е „късна преправка“ од XVI век врз основа на „старински актови“, стои дека през времето на охридскиот архиепископ Макарие (крајот на XIII век) Зографскиот манастир во Св. Гора имал

[1]) Во речникот на Сами Фрашри, Цариград, 1900 г. на стр. 869, под зборот далјан се навоѓа следното објаснение: Опколено и ограничено место до морските обали да би можела да се затвори рибата, да постане сопственост и се извава постепено. Преводот е од другарот Старова.

[2]) Рибница се навоѓа на исток од денешна Струга, меѓу селото Оровник и Струга, на еден километар од крајот на езерото. Денес близу до Рибница е туланата. На месноста Рибница уште во стара Југославија е откопан мост со три арки, од кој е запазена само една арка. Мостот го разрушиле селаните од околните села, кои го користеле материјалот за ѕидање. Запазената арка е од огромни блокови бигор. Овој мост веројатно бил на реката Сатеска кога таа се вливала во Охридското Езеро. Дека Сатеска се вливала во Охридското Езеро навоѓаме сведенија каде А. Буе. Во неговиот опис на патот Охрид — Струга стои: „Les rives vers le lac sont marécageuses et sont arrosées par le Sateska — Rieka qu'on passe sur un pont en pierre à 2 1/4 de l. d'Ochrida“. Amie Boué, Recueil d'itinéraires dans la Turque d'Europe. Details géographiques, topographiques et statistiques sur cet empire, Tome primier, Vienne 1854, стр. 263,

приходи и ѿ єзєрѡ ѿ ловища Строуги.[1]) За Струги се зборува и во повеѓата на цар Душан издадена на манастирот Св. Богородица Перивлепта во Охрид — денешниот Св. Климент. Таму се споменуваат Струга Враниска и Струга Мала. Во науката е примено дека Струга Враниска и Струга Мала биле селишта. Меѓутоа, од самиот текст на повеѓата тоа не може да се заклучи.[2]) Во повеѓата, кога се говори за некое село или селиште, крај името на селото е напишан и зборот „село" или „селиште" (Село Радобоужда съ засел'ци, село Гюнмино и селиште Фроугови Власи, село Вешчани, село Јаблашчани, село Јабланица, село Храштани, селиште съ всѣми меѓами метоха Соуботѕць оу Копачехъ съ заселѕци, Момѕлишта село и селиште Морозвижда, село Ходоуништа) или кога се зборува за некој објект или друго што се наоѓа во некое село стои предлогот въ или оу пред името на селото (Въ Лоуковѣ што і-є Валопоулово, оу Радовѕлиштехь црьквь светаа Богородица, оу Заградчанехь мѣсто коупеничиіє Калиманово и т. н.[3]).

Во повеѓата покрај зборовите Струга Враниска и Струга Мала не се наоѓа зборот село. Веќе тоа зборува дека може да се претполага оти Струга Враниска и Струга мала не биле села. Во повеѓата се споменуваат и ловиштата што ѝ припаѓале на црквата Св. Богородица Перивлепта (Село Радобоужда съ заселѕци, и съ ловиштами. въ Лоуковѣ што іє Валопоулово сь меѓами и сь ловиштами, Момѕлишта село и селиште Морозвижда, сь меѓами и сь ловиштами, село Ходоуниште сь ловиштами).

Доколку можам приближно да го определам нивниот локалитет (мислам на околината на Радожда и Луково), овие ловишта биле подалеку од денешното Струшко Блато, т. е. од оној терен на кој се наоѓале стотина ровови кои што се викале „мостови", или по Иван Дујчев стотина прагови. Струга Враниска и Струга Мала не се идентифицираат со споменатите ловишта, бидејќи тие не се обични ловишта,

[1]) Йорданъ Ивановъ, Български старини изъ Македония, София, 1931 г. стр. 602—607.

[2]) И А. М. Селищев во книгата Македонские кодики XVI—XVIII ваков, Софија, 1933 стр. 76 „има две претположенија. Првото е дека „может бытъ, форма множ. числа служила для названия всего города, составяшего из 2 Струг, как указывает грамота Стефана Душана манастырю Пр. Богородицы Перивлепты в Охриде: „Строуга Враниска и Строуга Мала...", а второто „но возможно, что название „Струги" было свяазано не с отдельными частями города, а получилось от „струг", которые представлял Дрин у этого городе „и" по имени отдельных Дринских „струг" названы пункты „Струга Вранищевская" (Враниска) и „Струга Малая" (Мала)".

[3]) Споменик С. К. А. XLIV, Љ. Ковалевић, Манастир св. Богородица Перивлепте у Охриду. Краљ Стефан Душан 1342—1345 потврђује села и повластице цркви св. Богородице Перивлепте у Охриду.

ами струги т. е. јазови приспособени за полесно ловење риба, како што објаснува Теофилакт. Вакви струги, односно далјани се споменуваат во народното предание и меѓу имотот на манастирот Св. Пантелејмон во Охрид, а до скоро охридските далјани припаѓаа на една џамија.

Од изложеното сметам дека може да се заклучи следното: 1. Pons Servilii можел да се наоѓа само околу Вранишча или северно од Вранишча; 2. Патот Via Egnatia не можел да врви низ денешната Струга; 3. Patras не можел да биде на територијата на денешната Струга и 4. До XIV век немаме сведенија за постојењето на Струга како селиште. Досегашното мислење за постоењето на две Струги („као да су биле две струге“, К. Н. Костић, „Наши нови градови на Југу, стр. 87) се базира на неправилното толкување на изворите. Врз основа на изворите можеме да говориме само за тоа дека на денешната територија на Струга и нејзината непосредна околина (мислам на блатото) постоеле струги. Логично е да се претполага дека овие струги имале врски со некакви згради, подигнати во нивната близина. Бројот на овие згради секако не бил помал од бројот на стругите. Со течење на времето на територијата што ја завземале стругите се формирало рибарско селиште. Ова селиште го добило името Струга, или како што и денес селаните велат Стругав (Стругав е множина од зборот Струга) кој ги заменил различните називи на стругите.

Кога се развило ова селиште, од изворите не може да се види. Претположението искажано во науката, врз основа на горецитираниот текст на Ана Комнина, дека през времето на Самоила биле вршени исушивања на блатото околу Охрид, кое Иван Дујчев го отфрлува, ми се чини не само дека не е без основание, туку е во врска со прашањето за постанакот на Струга.[1]) Да го подржувам тоа претположение ме поткрепува и фактот дека близу до денешното село Мишлешево, крај Струга, постои месност со име Биволарница. Денес на таа месност нема селиште, ама живо е народното предание кое името Биволарница го поврзува со должноста на селаните од Биволарница да чуваат биволи потребни за чистење на Дримот. (Биволите оделе уз вода и со ноѕете ја дигале тињата што ја носела водата. Така се вршело чистењето на Дримот). Веројатно е дека пред идењето на Турците селаните од Биволарница ја имале оваа должност. Самото име Биволарница ни покажува дека, кога говориме за времето кога се почнало со чистењето на Дримот, треба да помислиме пред сé на периодот од идењето на Словените наваму. Кај Ана Комнина ова место е нејасно.

[1]) Цит. статија на Ив. Дуйчевъ год. VIII кн. 3, стр. 31-34 и год. VIII, кн. 4 стр. 7-8.

Но од фактот дека описот на почетокот на Дримот кај Ана Комнина е поврзан со Самоила, јас претполагам дека многубројните начела на Дримот биле регулирани некаде околу овој период, а тоа значи, и исушувањето на блатото околу Охрид и Струга било околу овој периот. Според моето мислење, како веројатно може да се смета дека Струга била веќе рибарско селиште од времето на Самоила па приближно до идењето на Турците. Ова мое претположение се потврдува и со постоењето на струшка селска народна носија, која е доста блиска со носијата на околните села. Оваа носија некои старици ја носат и ден-денес. Кон крајот на XVI век Струга се споменува веќе како село со караван сарај и важно пазариште за жито.[1]) А. Буе, Милер, Хан, и други околу средината на XIX век Струга ја споменуваат како доста живо гратче со познат панаѓур, кој се држел двапати во годината. На струшкиот панаѓур (и денес постои местото Панаѓуриште) се продавале суровини донесени од околината на Струга и средна Албанија.[2])

Имајќи ја оваа слика на Струга, која секако ја создала и народната поговорка „Како Струга нема друга", можеме да одговориме полесно и на прашањето има ли и ако ги има кои се средновековните споменици во Струга.

Денес во Струга нема средновековни споменици. Денешната црква Св. Георгие, според натписот над западната врата, е подигната 1835 година. Во еден запис од 1590 година стои дека оваа црква била „во езерото". По истиот запис во оваа црква монахот Виктор го препишал законикот, односно Синтагмата на Властара.[3]) Таа сигурно тогаш била на еден спруд, како што беше до скоро остатокот на црквата Св. Петка на островцето пред далјаните. Денешната црква Св. Никола Дримени е подигната през времето на стара Југославија. Таа е подигната на местото на старата истоимена црква. Според кажувањето на Стружани, а судејќи по остатоците на темелите од старата црква, денешната црква била помала од старата. Кубето на денешната црква било направено од бигорите од темелите на старата црква. Каков бил изгледот на старата црква и кога е таа подигната, непознато е. Уште остатоците од старата црква биле под вода кога на ова место била најдена една икона со образот на Св. Георгија. Иконата по стилот е од XIV до XV век. Таа денес е во предверието на црквата Св. Георгија. Секако, само врз основа на ова икона невозможно е да се говори за датирањето на Св. Никола Дримени. Наспроти Св. Никола Дри-

[1]) К. Н. Костић, Наши нови градови на Југу, стр. 87.

[2]) Ibid стр. 88.

[3]) Й. Ивановъ, Български старини изъ Македония, стр. 52

мени, во турската маала, има една урната џамија. Од џамијата е останато само едно ниско, примитивно ѕидано минаре и темелите на џамијата. Според народното предание оваа џамија била подигната на местото на старата црква Св. Богородица (Пречиста).[1]) По народното предание во Климетица (на запад од Св. Никола Дримени) била црквата Св. Варвара, а јужно од Св. Никола Дримени, кон езерото, Св. Богородица.[2]) Во Струга изгледа имало шест средновековни цркви. Судејќи по доста големата оддалеченост една од друга, тие биле на шест спрудови. Дали имало црква до училиштето Св. Климент, кое преданието го поставува во Климетица, и по кое и Климетица го добила своето име, нема никакви указанија. Преданието вели дека ова училиште било централно за Македонија и тука се учеле ученици дојдени дури од Русија, но дали воопште некогаш постоело тоа училиште, не е потврдено. Познато е дека во Струга е најден најстариот препис на Душановиот законик и други црквени книги, но дали најдените книги се напишани во Струга или донесени покасно, непознато е.

Од изложеното сметам може да се каже дека на денешната територија на Струга имало средновековни споменици. Тие споменици, поради специфичниот карактер на теренот, денес не можат систематски да се проучаваат, но кога ќе се исуши Струшкото Блато археолошките ископувања ќе дадат доста резултати. Овие средновековни споменици секако треба да се поврзат со периодот на македонската историја од идењето на Словените до првите децении на турското владичество.

Средновековните споменици во околината на Струга се помногубројни. Од село Радолишча[3]) преку селото Октиси, до селото Вранишча имаме терен кој е богат со архитектурни објекти. На овој терен се наоѓале и селаните и денес постојано наоѓаат антични и средновековни гробови со многубројни предмети. За разлика од теренот на денешната Струга, на овој терен се запазени и остатоци од средновековни цркви од рано христијанскиот период наваму, што значи дека античните селишта продолжиле и през Средниот век. Професор Н. Вулиќ со право вели дека наместо Струга би можело да се помисли на село Радолишча кога се бара местото Patras на патот Via Egnatia. Да се бара пак местото Patras на местото на село Радолишча има доста указанија. Прво,

---

[1]) Н. А. Шушмовъ, Отъ миналото на градъ Струга, Макед. прeглед, год. VIII, кн. 3.

[2]) Ibid. 63.

[3]) Средновековните споменици на теренот од манастирот Калишча до селото Радожда, кои се воглавно познати во науката, не ги земам под внимание, бидејќи, со оглед на погоре изложениот материјал, говорам за непосредната околина на Струга.

таму има многу антични гробови. Таму е најден и миљоказот од 217 година после нашата ера кој и денес се наоѓа во црквата Св. Георгија во Струга. Во село Радолишча се најдени и остатоци на една црква со мозаика на подот, која е, судејќи по мозаиката, веројатно од V до VI век.[1]) Теренот на село Радолишча одговара за селиште. Радолишча ги поврзува патиштата што идат од Албанија: еден преку Ќафасана, а други преку Белица. Остатоците од антични селишта во околината на Струга ни говорат дека антични селишта имало само во подножјето на планините, а не и во полето. Античните-гробови најдени кај денешниот расадник, близу до селото Заградчани, продолжуваат кон селото Вранишча. Одејќи по овие гробови ги минуваме сите села што се во околината на Струга, а се наоѓаат во подножјето на планините. Се добива претстава дека овој терен бил многу богат со антични селишта и границата меѓу чисто словенските селишта и античните, кои покасно биле населени со Словени, е јасна.

Се спомена дека, судејќи по досега најдените средновековни гробови, некои антични селишта продолжиле и през Средниот век. Освен во Радолишча и во Октиси има остатоци од една рано христијанска базилика. Над урнатините на оваа базилика денес е новата црква Св. Никола. Над земја од базиликата се гледаат остатоци на ѕидовите од јужниот дел на нартексот во кој уште во стара Југославија (1927 година) се откри мозаиката на подот.[2]) По кажувањето на очевидци од селото, мозаиката претставувала шари и птици кои зобале зрна. Со извршената сонда околу и јужно од олтарот на денешната црква се открија остатоците од источниот дел на црквата и даде можност да го имаме општиот изглед на базиликата. Оваа базилика е од типот на познатите рано христијански базилики во Македонија од V до VI век. (сл. 2).

Во село Радолишча во XIV век се споменува црквата Св. Богородица.[3]) Во село Вранишча до денес се сочувани остатоци од една стара базилика посветена на Богородица. Во Вранишча познати се уште следните цркви: Св. Петка, Св. Атанасија и Св. Врачи. Изгледа и денешната црква Св. Никола е подигната на местото на стара црква. Некои од овие цркви како Св. Арангел и Св. Врачи, се наполно уништени, а од некои, како Св. Атанасија, се запазени само те-

---

[1]) Мозаиката е пронајдена од граничарите кои живееле во Радомишча през времето на ст. Југославија. Откриената мозаика претставувала птици кои зобаат. Денес таа не може да се види. Покриена е со земја.

[2]) Цит. дело на Н. А. Мушмов, год. VIII, кн. 3, стр. 65; Ф. Месеснел, Охрид, стр. 70.

[3]) Цитираната повеља на црквата Св. Богородица — Перивлепита.

мелите. Кога ќе се земе под внимание дека од село Вранишча водат патови за Октиси и Ложани, каде исто така се најдени антични и средновековни споменици (гробови и др.), а денешниот пат од Вранишча за Струга е напраен пред




Сл. 2. — а) Денешната црква Св. Никола во село Октиси
б) Старохристијанската базилика
в) Мозаика на подот

кратко време, (порано во Струга се одело само преку село Радолишча) постанува јасно дека стариот римски пат можел да оди само од Радолишча преку Вранишча (и преку Дримот) и недалеко од Ложани за Требенишча и Охрид и

сосема е логично што на овој терен има многу средновековни споменици. До денес во овој крај е запазено народното предание дека некогаш Вранишча имало 12.000 куќи (секако многу преувеличано). Преданието со овој период на



Сл. 3а. — Источен дел на црквата Св. Богородица во с. Вранишча

Вранишча ги поврзува и „кралоите загони“ што се наоѓаат околу старата црква Св. Богородица и кои по преданието ѝ ги подариле на црквата кралевите Давид и Самоило. Изгледа дека за сметка на стариот Patras во Средниот век се развило Вранишча. Овдека по нивите се наоѓаат цели грсти средновековни пари, а по нивите во непосредната околина на селото има и доста темели од стари згради. Ако се прими моето мислење дека Pons Servilii бил кај Вранишча или северно од него, тогаш ништо чудно не е што постепено се префрлило тежиштето од Patras на Pons Servilii. Познато е дека во Средниот век мостовите претставувале извор на приходи и формирање на едно поголемо селиште покрај еден таков мост е сосема логично.

Дека е веројатно што во Средниот век се развило денешното село Вранишча во поголемо селиште ни служи како потврда и споменатата црква Св. Богородица. До денес во Македонија, а нарочно во охридско-преспанскиот крај, вон од важни трговски, политички или просветни центри не е најдена црква со вакви размери.

Црквата Св. Богородица во Вранишча, колку што ми е познато, до денес не е публикувана.[1]) Таа не е изгледа ни





Сл. 3б., 3в. — Општ изглед на црквата Св. Богородица во с. Вранишча

---

1) Др. Ф. Месеснел во книгата „Охрид", Скопље, 1934 г. на стр. 70 пишува: „Код села Враништа — Средњевековна Струга Враниска — налазе се рушевине старе цркве за коју вели предање да је задужбина краља Милутина".

фотографирана. Сондите што ги направив ми помогнаа да го установам само предниот, источниот дел на црквата. За



Сл. 4а. — Ѕидот на апсидата од јужниот кораб на црквата Св. Богородица во с. Вранишча фотографиран од исток



Сл. 4б. — Ѕидот на апсидата од јужниот кораб на црквата Св. Богородица во с. Вранишча фотографиран од запад

да се установи западниот дел на црквата и да се добие потполна слика за нејзиниот изглед, потребни се системат-



Сл. 4в. — Еден снимак од копањето на сондата во јужниот кораб на црквата



Сл. 5а. — Изглед на централната апсида на црквата Св. Богородица во с. Вранишча

ски раскопки. Над земја од црквата е останат само голем дел од централниот кораб (сл. 3а, 3б, 3в). Од јужниот стра-



Сл. 5б. — Црквата во с. Вранишча снимена од југ



Сл. 6. — Остаток од централниот свод на црквата Св. Богородица во с. Вранишча

ничен кораб открив само еден дел од апсидата (сл. 4а, 4б, 4в). Централниот кораб има однадвор петострана, а одвна-



Сл. 7а. — Блокови од делкан бигор од јужниот ѕид на централниот кораб на црквата Св. Богородица во с. Вранишча. Меѓу ними е и една тула најдена во црквата



Сл. 7б. — Тула најдена во црквата Св. Богородица во с. Вранишча со крст и две птици во средината

тре полукружна апсида. Страните на апсидата ја имаат следната големина: челната страна 2,85 метра, страните до челната 2,5 метра, а крајните страни 1,5 метра. Апсидата има три прозорци (сл. 5а, 5б). Пред апсидата има правоагално предапсидно пространство долго 2,58 метра, а широко 4,90 метра. Централниот кораб е широк околу 5,30 метра. Неговата должина засега е непозната. Од сводот е запазен само дел и тоа во предапсидното пространство (сл. 6). Целата црква со два реда столпци е поделена на три кораби. Запазени се три чифта столпци. Колку столпци имала црквата не може да се установи. Столпците се четвртасти со страни од околу еден метар. Тие се поврзани со арки изведени со големи тули. Нивното растојание е два метра. Источниот чифт столпци е на 0.90 метра од ѕидот на предапсидните пространства. Јужниот кораб на источната страна имал апсида која и однадвор и одвнатре била полукружна. Ѕидот на апсидата е дебел 1,05 метра. Пред апсидата имало предапсидно пространство. Должината на предапсидното пространство е 3,58 метра. Неговата широчина, засега, не може да се установи, но секако таа била поголема од должината. Од јужниот ѕид на јужниот страничен кораб со извршената сонда по широчината на апсидата не се најдоа остатоци дури нити на темелите. (Сега околу црквата се гробови и веројатно и темелите на овој ѕид се уништени). Од северниот страничен кораб не се гледаат над земја никакви трагови. Претполагам дека тој бил идентичен со јужниот кораб. Страничните кораби биле осветлени веројатно преку прозорците на северниот и јужниот ѕид на црквата, а возможно е дека имало прозорци и на апсидите на страничните кораби. Централниот кораб, освен од прозорците на апсидата, добивал светлина од страничните кораби. Судејќи по остатоците на почетните редови на блоковите од бигор со кои бил изведен сводот над јужниот кораб, кои што се запазени над арките од надворешната страна на јужниот ѕид од централниот кораб, може да се тврди дека како централниот така и страничните кораби биле засводени. Црквата имала покрив веројатно на две води. Што се однесува до западниот дел на црквата, односно нејзиното предверие и фасадата, засега ништо позитивно не може да се каже.

Црквата, со исклучение на арките, (сл. 7а, 7б) е ѕидана од делкан бигор. Блоковите од бигор се доста големи. Тие се носени од подалечните околни села, бидејќи во Вранишча или во нејзината близина нема бигор.

Од изложеното се гледа дека црквата Св. Богородица е трокорабна ориентална бавилика со по една апсида на источната страна на секој кораб (сл. 8). Кога е подигната оваа базилика, непознато е. Со оглед на нејзиниот тип, таа може да се датира најкасно до X — XI век, т. е. до вре-

мето на Самоила или непосредно после него. После овој период во македонската средновековна архитектура не се ѕидаат трокорабни базилики. За македонската архитектура оваа базилика има особено значење, бидејќи мислењето де-




Сл. 8. – Основата на црквата Св. Богородица-Пречиста во село Вранишча
Со буквата *a* е означен остатокот на сводот
над предапсидното пространство

ка Св. Софија во Охрид е трокорабна ориентална базилика е неточно[1]) и оваа црква е единствената досега позната ориентална базилика во Македонија. Фактот дека оваа базилика се наоѓа во близината на Охрид и Преспа, каде што

[1]) Д. Коцо, Црквата Св. Софија во Охрид, Годишен Зборник на Филозофскиот факултет во Скопје, том II.

базиликата през времето на Самоила била важен архитектурен облик на тогавашната црквена архитектура, говори дека разнообразните форми на базиликите во овој дел на Македонија е уште еден доказ повеќе за постоењето и развитокот на посебна архитектурна школа во Македонија през X—XI век.

Од изложеното сметам може да се каже дека околината на Струга е богата со средновековни споменици и не во Струга ами во нејзината околина се наоѓаат најстарите средновековни споменици.

---

*Dimče Koco*

# „LES PALAFITTES" DU LAC D'OHRID PRÈS DE STRUGA ET LES MONUMENTS MÉDIÉVAUX DE STRUGA ET DE SES ENVIRONS

(*Résumé*)

Relativement à l'étude collective de Struga et de ses environs, que la Faculté de Philosophie de Skopje a faite pendant les vacances de l'été 1949, Dimče Koco s'est donné pour tâche dans cet exposé de répondre aux deux questions suivantes:

1° Si sur le lac d'Ohrid près de Struga il y a eu des palafittes;

2° Quels sont les monuments du moyen âge à Struga et ses environs.

La première question a été posée en premier par N. A. Mušmov qui, sur la base des restes des pieux du lac d'Ohrid des deux côtés de l'embouchure du Drim, des nombreuses tuiles et des pierres ébréchées, suppose que sur le lac d'Ohrid près de Struga il y a eu des palafittes. Dimče Koco est d'avis que les suppositions de Mušmov ne peuvent être acceptées. Les restes des pilotis du lac d'Ohrid sont les restes d'anciens „pieux"[1]), car la grosseur des pieux ainsi que leur distance du bord du lac en même temps que la profondeur du lac dans laquelle ils étaient il y a 70—80 ans quand le niveau du lac était de 1, 5—2 mètres plus bas sont les mêmes que la grosseur, la distance et la profondeur des „pieux" actuels.

Bien entendu, si la supposition de N. A. Mušmov ne peut être acceptée, cela ne veut pas dire que sur le lac d'Ohrid il n' y a pas eu de palafittes. La question des palafittes du lac d'Ohrid reste encore entièrement posée.

Relativement à la deuxième question, D. Koco examine aussi la question de savo r si sur l'actuel emplacement de Struga il y a eu un village antique et si Struga a existé au moyen âge. Partant de la description de la rivière Drim d'Anne Comnene et des explications de Théophilacte sur les „Strugi" (barrages pour arrêter les poissons) da la nouvelle explication du sens de „Струга Враниска" et „Струга Мала" dans la charte du roi Dušan, de la configuration du terrain de l'actuel Struga etc... Dimče Koco pense que l'agglomération antique de Patras ne peut être cherchée sur l'emplacement de l'actuel Struga et qu' au moyen âge, sur ce terrain existaient non plus deux, mais plusieurs „Strugi".

On peut chercher Patras près du village Radolišča et la Via Ignatia traversait la rivière Drim, près de Vranišča ou bien au nord de Vranišča. D'après D. Koco à Struga il n' y a pas aujourd' hui de monuments médiévaux, mais il y en a eu auparavent. Jugeant d'après des restes actuels et surtout d'après la tradition populaire, il y a eu à Struga six églises qui étaient, parait il, batiés sur six bancs de sable. Il y a d'avantage de restes de monuments du moyen âge aux environs de Struga. A Oktisi, à l'aide d'une sonde on a remarqué les fondements d'une basilique des premiers temps du Christianisme, du V-e au VI-e siècle. De même à l'aide d'une sonde, on a constaté l'apparence de l'église „Sveta Bogorodica"

[1]) Ce sont des constructions en pieux dans le lac d'Ohrid qui servent spécialement pour pêcher.

dans le village Vranišča. L'on n' a pas écrit jusqu á maintenant au sujet de cette église. C'est une basilique orientale à trois nefs, vraisemblablement du X-e, XI-e siècle. C'est, par son type, l'unique basilique orientale connue en Macédoine jusqu' aujourd' hui. Au village Vranišča il y a des traces de plusieurs églises du moyen âge et à la place de l'agglomération antique de Patras, il semble qu' au moyen âge dans cette région s'est diveloppée comme agglomération principale Vranišča.

ГОДИШЕН ЗБОРНИК
НА ФИЛОЗОФСКИОТ ФАКУЛТЕТ НА УНИВЕРЗИТЕТОТ ВО СКОПЈЕ
Историско-филолошки оддел
Книга 4 (1951), № 4
ANNUAIRE
DE LA FACULTÉ DE PHILOSOPHIE DE L'UNIVERSITÉ DE SKOPJE
Section historico-philologique
Tome 4 (1951), № 4

---

Ж. Радовић

# О НАУЧНОМ ОТКРИЋУ

Ž. Radović

# DE LA DECOUVERTE SCIENTIFIQUE

Скопје – Skopje
1951

Ж. РАДОВИЋ

# О НАУЧНОМ ОТКРИЋУ

Питање о томе „шта је научно откриће“ расправља се првенствено у науци о мишљењу — у логици. Оно је, дакле, предмет логике. Али та наука није довела до краја расправљање овог питања. У протеклим епохама развитка сазнања оно се није ни постављало довољно отворено ни довољно јасно. Робовласнички и феудални начин живота није имао великих потреба за научним открићима и природно је онда да се и питање о томе „шта је научно откриће“ није могло ни постављати.

Од старих филозофа једино је Аристотел зашао нешто дубље у проучавање логичке структуре научног сазнања. Идући тим путем он је уочио да људско сазнање има ступњевит карактер, па је тврдио да се научно сазнање јавља као највиши ступањ људског сазнања уопште. До тих запажања он је дошао преко уочавања да у природи постоје две врсте појава, од којих су једне случајне и сазнају се посредством претстава и мњења, а да су друге нужне и да се могу сазнати само преко највишег ступња сазнања, преко науке. Задатак науке и јесте сазнање нужних појава стварности. Он је, дакле, показао да оно што је нужно у свету јесте увек и заједничко множини ствари и да се оно може изразити само општим појмовима. Према томе задатак тог највишег ступња сазнања јесу нужне и опште стране света, њихово проналажење и њихово одражавање у појмовима. У вези с тим Аристотеловим гледиштем Лењин и каже да је у његовој логици често пута видна дијалектика. Али Аристотел је крајњи циљ свег научног сазнања видео у постизању онога што је најопштије, што је „свеопште“, а то је оно у чему се налази извор све светске нужности. То је по њему „бестелесни облик“, у коме се изједначују „оно што мисли“ (људски разум) и „оно о чему се мисли“ (свеопшти бестелесни облик ствари — чиста форма). Он и каже да су на крају крајева „једно те исто и разум и оно о чему он мисли“[1]). Процес развитка сазнања од претстава и мишље-

---

[1]) Аристотел, *О души* III, 4, 430 а 3.

ња до научног појма јесте процес приближавања људског разума природној нужности, процес изједначавања свега тога у „логосу онога што јесте“, у чистој форми.

Иако је ово гледиште врло дубоко и у основи својој приближно тачно, ипак из њега не може да се изведе задовољавајући одговор на питање „шта је научно откриће“. Из наведених Аристотелових мисли може се закључити да је циљ његових резоновања о суштини научног сазнања не објашњење сазнања као открића нечега објективног, неке објективне везе, већ је циљ тих резоновања аргументација тезе да су људски разум и природна нужност једно те исто.

Античка епоха развитка логике није нам дала других дубљих мисли о природи и смислу процеса сазнања и према томе није припремила теориски материјал на основу кога би се могао дати одговор на питање „шта је научно откриће“. То је и разумљиво. Будући још врло далеко од праве научне делатности и од научног откривања унутрашњих тајни природе, пред науку о мишљењу, коју су развили стари Грци, то питање није се могло ни поставити. И такво стање ствари одржало се за све време античког ропства, све до појаве феудализма.

У Средњем веку религија је постала основ сваке друштвене идеологије и скоро једини облик идеолошке делатности. Кад се рационално схватање и откривање појава и веза у природи показало индиферентним према циљевима теологије и чак непријатељско према њеним основним претензијама да увери свет у постојање божанства и других верских дивота, онда је још на почетку Средњег века, у време делатности црквених отаца, истакнут примат верског откровења над рационалним открићем. Тиме су научна и философска сазнања, која су била почела да се развијају код старих Грка, стављена у службу теологије и допуштена само уколико су могла послужити циљевима теологије и католичанства. То је стање ствари трајало скоро кроз цео Средњи век, у коме се, од свих позитивних знања једино развила логика. Потреба доказивања верских догми изазвала је развитак сазнања о дедуктивним облицима мишљења, о силогистичком закључивању и доказивању, која су се још тада развила до знатних висина.

Али тек при крају Средњег века, када је на једној страни изумирала позна сколастика а на другој се рађала нова философија и наука, поставило се поново на дневни ред питање о смислу и значају рационалног сазнања. Оно је живо расправљано и од сколастичара и од првих буржоаских философа. Позна сколастика у знатној мери одражава

собом распад феудализма. Тај распад изразито се огледа у сукобу између енглеских позних сколастичара фрањевачког реда и авињонских папа. Сукоб је наступио услед тога што су енглески сколастичари отступили од католичке ортодоксије и почели да признају равноправност филозофско-научног сазнања поред верског откровења. Они су сматрали да се области природе и неба разликују и да се област природе једино може упознати науком и филозофијом, да само област неба остаје доступна верским откровењима. Тиме су они извршили први покушај да се одели филозофија и наука од религије и да им се уступи извесна слобода. Разлоге слободе и самосталности филозофије и науке они су налазили у разлици коју су истицали између откровења и сазнања. Они су већ истакли да се суштина научно-филозофског сазнања састоји у томе што оно открива природни узрок некој датој природној појави. Они су чак јасно разликовали научно од филозофског сазнања, па су говорили да науке откривају најближи узрок природних ствари и појава а филозофија проналази последњи или крајњи њихов узрок.

Тако су позни сколастичари били у неку руку први борци за слободу науке и филозофије и први теоретичари сазнања у Западној Европи. У време њихове идејне делатности нова наука и филозофија налазиле су се тек у зачетку и рађале се као потреба младе буржоазије. Међутим они су припадали старом друштву и нису имали дубљег разумевања за нове појаве. Они су остали далеко иза нове науке и у суштини више привржени верским откровењима но рационалним открићима. Према томе, Средњевековље је далеко од тога да одговори на питање „шта је научно откриће".

Али у епохи развитка капитализма и буржоазије као њеног носиоца почели су да се стварају и објективни услови за развитак природних наука а тиме и услови да се и питање о научном открићу постави и само на дневни ред. Већ од XVI века научна открића почела су да играју значајну улогу у животу друштва и од тада она су често пута била од судбоносног значаја. Али буржоазија која је била јако заинтересована за научна открића, нарочито у области природе, није имала интереса да даје и научну одредбу самог научног открића као таквог. Па ипак задаци производне праксе довели су је врло близу главног нашег питања. Да би се убрзало сазнање узрочних веза природних појава, сазнање које је најнепосредније захтевала свакидашња друштвена производња, пред науку о мишљењу млада буржоазија поставила је задатак да упозна и објасни сам мисаони процес и поступак који доводи до открића узроч-

них веза. Тај задатак решио је Бекон Веруламски својим учењем о облицима кретања и постојања материје и о индукцији као јединином мисаоном путу на коме се постиже сазнање тих облика и њихових закона. Он је тим учењем знатно уздигао науку о мишљењу и она је сада била кадра да објасни велики део пута природњачке индукције. Али то његово учење није обухватило у довољној мери објективну страну процеса природњачке индукције, није објашњено оно што се тим процесом постиже, открива. Научно откриће као такво остало је у знатној мери ван домашаја Беконове индуктивне логике и ван домашаја целе буржоаске логике која се развила после Бекона.

Сва научна питања налазе се у тесној повезаности са општим историским током човечанства. Она долазе на дневни ред научних решења тек онда када друштво у свом историском ходу застане пред њима, кад се она јасно поставе пред друштво и кад су у општем нивоу наука сакупљени елементи, сазрели теориски услови за њихово решење. У протеклим облицима друштвеног живота историски задаци друштва нису захтевали да наука о мишљењу одговори и на питање „шта је научно откриће“. Тек са појавом пролетаријата као друштвено-историске снаге и у вези с тим оних историских задатака који су се тиме поставили пред људско друштво, морало се је знатно даље развити и људско сазнање, морала је знатно даље кренути читава наука као теориско уобличење извршења тих задатака. На темељу те друштвене нужности кренула је напред и наука о мишљењу — логика. Већ у делима Хегела она се појавила као права супротност старој логици изграђеној од Аристотела до Бекона и Декарта. Она је у појаве мишљења и сазнања унела историско гледиште и увела дијалектички метод посматрања тих појава. У Марксовој и Енгелсовој материјалистичкој преради најопштијих закона светског кретања и развитка, наука о мишљењу извукла се је из уских оквира идентитета и непротивречности и то јој је онда дало могућности да релативно врло брзо зарони у суштине сазнајног процеса и да га прикаже као један од облика испољавања опште светске законитости. Самим тим биле су створене могућности за решење многих питања која би се поставила пред науку о мишљењу.

Осим тога пролетаријат је више него иједна класа пре њега испољавао велики интерес за научно третирање предмета и појава света и у вези с тим настала је потреба за научним разрешавањем свих светских тајни које се постављају, које искрсавају пред људе. А са појавом социјалистичког друштва човечанство је отпочело епоху свесног кретања у будућност а такво кретање побудило је огроман друштвени



Една подземна работилница во град Битола

број од кои располага нашата Народна библиотека во Скопје. Од нив се гледаат големите грижи и неуморната активност на Гоцета и неговите помошници во врска со префрлањето оружје од Бугарија преку турската граница во Македонија. Ние нема на ова место да ги разгледуваме тие писма, нити пак да ги сумираме постигнатите резултати од таа активност на Гоцета зошто тоа ги натфрла рамките на прашањето што ќе го третираме. Ќе констатираме само дека пренесуваните пушки биле, поради пренаоружувањето на бугарската армија со помодерно оружје, исфрлени од употреба и продадени на трговците Македонци што живееле во Бугарија, браќа Иванови, кои му отстапиле на Гоцета околу 4140 парчиња но без фишеци. Сите преговори и настојувања на Гоцета и Ѓорчета кај трговците и дури кај министрите на бугарската буржоаска влада за да дојдат до фишеци, односно до најнеопходниот и практично по имањето пушки најважниот дел од наоружувањето, останале без резултати. Ѓорче Петров раскажува во своите спомени дека министерот Иванов од тогашната бугарска влада му рекол: „Не сме будали да ви даваме фишеци; така силата си ја држиме в раце, инаку ќе се одвратите од нас".[4]) И како резултат на оваа и други слични постапки на бугарската влада се зародува кај Гоцета и Ѓорчета идејата за самонаоружување со свои пари и средства, се затврдува мислата за секакво одбегнување од врски со званични фактори што легна и во основата на самата Организација и во оваа област на работа, т. е. самостојност во акциите и надеж само на себе си. Ќе треба да спомниме дека најголемиот дел од овие пушки пред да бидат практично употребени за целта за која се готвеа, паднаа во турски раце по повод прочуената Виничка афера од ноември 1897 год. кога беше откриен главниот организационен склад во Виница со оружје и пушките конфискувани од турските власти.

Би било погрешно да се мисли дека през ова време, до Виничката афера, не се правеле опити за да се побара и друг извор за снабдување со оружје. Макар да ни се податоците за тоа многу скудни поради длабоко нелегалниот и опасниот карактер на самата работа, се пак, два три податка зборуваат за тоа дека во ова време се прават обиди од страна на Гоцета и Ѓорчета да се доберат до оружје и од Србија. Во едно шифрирано писмо на Гоцета од 9.-III-1897 год. пишано до Никола Зографски во Ќустендил, Гоце смета дека би било добро да замине во Србија.[5]) Уште појасен е во тој поглед Горче кога кажува дека Темелко Станков, стар комита од Башино Село, Велешко, „бил на два

[4]) Спомени на Ѓ. Петров, стр. 56.
[5]) Писмата на Г. Делчев, стр. 19.

пати испраќан со чета во Србија по еден голем ќелепир" што му бил божем в раце. „Едниот пат со Делчева залуду го тепаа патот до Врањско а вториот пат со Михаила Попето се вратија од српската граница".[6]) Натаму одел и прилепскиот револуционер Харалампија Пешков преоблечен како трговец за да ја снабдува прилепската револуционерна околија со оружје но, фатен, бил вратен назад.[7]) На таа страна и кочанските револуционери кога им иделе кираџиите Стоилко од Бојановското Ново Село и Ристо Црвенџијата по ориз во Кочани им порачувале да им доносат револвори од Србија, по кажувањето на стариот трговец Тодор Наков хаџи Богатинов. А. Стефанов во својте спомени од Демир-Хисарско тврди дека од Србите земале „кокинки" пушки со еден фишек кои биле многу добри.[7а]) Но од материјалите со кои до сега располагаме не може да се види дека во по големи количини било префрлано оружје од Србија во Македонија. Најодзади, расправајќи за своето waминување од Софија за Гевгелиско со голем товар на 10. I. 1902 година Сава Михаилов спомнува дека товарот се состоел од „динамит и пушки — српски маузерки и берданки купени по 28—30 лева" не кажувајќи од кого и од каде.[7б])

Во барањето оружје Организацијата отишла уште подалеку од Бугарија и Србија, дури во Австро-Унгарија. За таа цел патувал Борис Сарафов преку Виена до Штајер каде оставил свој човек што ги примал пушките една по една и подоцна ги префрлил од Австрија во Бугарија под формата на модар камен за државните лозја. Купените пушки од Австрија било манлихерки и повеќото од нив им биле на располагање на врховистите по нивните складови покрај турската граница према Македонија а сосем мал дел од нив се префрлил и во Макодонија за потребите на Организацијата.[8])

Минимална количина пушки се префрлени од Романија во Македонија.

Најмногу пушки се донесоа од Грција. Грчко-турската војна од 1897 год., покрај другото, им даде на Турците и Албанците голем плен во пушки што овие контрабанда ги продаваа на заинтересираните членови на Македонската ре-

[6]) Г. Петровъ, Прѣзъ Вардара. Сп. „Културно единство" год. I, кн. 3—4.

[7]) А. Ивановъ, Х. Пешковъ. Сп. „Македонска Зора", год. II, кн. 3, стр. 7-8.

[7а]) А. Стефановъ Революционната дейность въ Демирхисаръ (Битолско). София 1931, стр. 12.

[7б]) Спомени на Јане Сандански, Сава Михајлов и др. Скопје 1951, стр. 52

[8]) Б. Сарафовъ, Спомени. София, 1927, стр 57

волуционерна организација. И токмо тогаш кога најрано снабдевените краишта на Организацијата во Источна Македонија го губеа своето оружје поради Виничката афера, на другијот крај на Македонија, во Битолскиот революционерен округ, се отвораа нови можности за снабдување на Организацијата со оружје која овој пат умееше да го запази за определените цели. Идејата на Гоцета Делчев и Ѓорчета Петров за самовооружување беше фатила најдлабоки корења во Битолскиот револуционерен округ што претставуваше еден од најстегнатите во организационен поглед и најсамоиницијативен по прашањето на снабдување со оружје. Уште дури не беше заминал како задграничен претставник на ЦК во Бугарија, Ѓорче Петров кажува дека во Битола тој ја дал идејата за купување на револвери; дека желбата за нив се јавила неосетно туку речи кај сите членови на Организацијата за да носат револвери иками како белег на револуционерство. Затоа почнале да купуваат најмногу во Солун па и во самата Битола.[9]) Паралелно со револверите почнале да купуваат и пушки. Првите купени пушки биле „мартини" од месна направа — тетовски и дебарски. „Широката народна маса бараше видлив израз на апстрактаната идеја — пушки. Селаните чувствуваа нужда да имаат пушки за да може нешто да се прави кога притреба. Првиот стремеж беше купените пушки да му се дадат на располагање на комитетот; се чуваа кај подобрите работници, се даваа по потреба и се прибираа. Криењето и пренесувањето на оружје стана ново средство за охрабрување: лугето се соживуваа со оваа нова задача",[10]) раскажува Ѓорче Петров во своите спомени. Навраќајки се во друга една прилика на оваа тема, Горче Петров тврди дека идејата за самонаоружување во Битолско и Солунско послужила како лост за подигнување верата на населението во неговите сопствени сили.[11]) Истото ова го потврдува долгогодишниот раководител на Битолскиот революционерен округ Анастас Лозанчев во своите необјавени спомени, кажувајќи дека снабдувањето со оружје на Битолскиот револуционарен округ се вршело од Грција со грчки пушки „гра", ретко и понекоја друга, од Албанија со мартини и бердани, од Тетовско со мартини од месна направа и во многу помал процент и од Бугарија. Од Грција пушките ги пренесувале Турци, Албанци, Грци а најчесто наши Македонци што работеле во Грција. Такви работници имало од Костурско

---

[9]) Спомени на Ѓ. Петров, стр· 23

[10]) Спомени на Ѓ. Петров, стр. 24

[11]) Г. Петровъ, Прѣзъ Вардара. Сп. „Културно единство", год. I, кн. 3—4.

како каменоделци, ѕидари, бичкиџии од селата Цапари, Гавато, Српци, Облаково, Рамна, Лера, Боица и други како ќумурџии во Грција или во граничните места на Турција со Грција како што било градчето Катерино. Од Тетовско и од Албанија пренесувачите биле повеќето Албанци. Многу пушки се пренсле во последните месеци пред Илинденското востание. Во тие месеци ноќта и планините биле од Организацијата, четите и контрабандистите а денот и царските џадиња од аскерот и власта. Цели каравани натоварени со оружје и друга спрема ја крстосувале турската држава. Многу ретки биле случаевите да пропаѓа оружјето. Еднаш, поради грешките на Албанците пренесувачи на оружје, биле фатени шест товари оружје но потфрлени на маки тие не издале никого и ништо.[12]

За ова ни расправа и Хр. Силјанов во својата малечка брошурка ва Васил Чекаларов. Констатирајќи ги големите опасности и ризици Силјанов тврди дека на групи костурчаните и леринчаните „се креваа од куќите преминуваа планини и реки неколку ноќи под ред, прескакнуваа една непријателска граница ва да влезат во друга не помалку опасна и купуваа од Тесалија пушки и фишеци. Пренесувањето на купената стока“ продолжува Силјанов, „беше таков подвиг каков само луѓе во чии гради гори светол огон но возвишен идеал би можеле да го извршат. Одделните групи од по неколку души секој еден ден од кога се натоваруваа со по две до три пушки, соответен број фишеци и леб за неколку дена, го фаќаа назад долгиот пат, ја преминуваа ноќе границата, ја прегазуваа Бистрица и другите реки и се враќаа назад во своите села капнати од умора и маки, но среќни со својот скапоцен товар. Едни од овие пилигрими паѓаа понекогаш во рацете на грчките власти и гниеја по тесалиските зандани, други пак ја плаќа својата дрскост со несреќите што ги стигнуваа по патот: на пример Бистрица при надотекувањето ги завлекувала во бујните води благородните контрабандисти. Со овие пушки, набавени при вакви надчовечки усилби, херојските корстурчани напишаа цела епопеја во 1903 год. . . . . . За овие паметни походи на пушки е сврзано и името на Чекаларова.“[13] При отворање на канали за Грција, неуморни грижи посветија не само Васил Чекаларов туку и Манол Розов, Лазар Киселинчев за кое нешто опширно расправа П. Кљајашев во своите спомени.[14] Работата околу пренесувањето на оружје и оружа-

---

12) А. Лозанчевъ, На спомѣните на Л. Милетичъ . . . . поправки (во ракопис) стр. 21—22

13) Хр. Силяновъ, Василъ Чекаларовъ. София, 1913, стр. 13—19

14) П. Кляшевъ, Освободителни борби на Костурско. София, 1925, стр. 34 и 37



Пренесување на оружје за Солунскиот револуционерен округ

ни материјали во Македонија се искажувала со еден збор: „преноска“.

Истовремено со купувањето на оружје во Битолскиот револуционерен округ се купуваа со оки празни килиња што се полнеја со олово изливено во калапи од наши мајстори специјализирани во таа работа. Туку речи сите реони на Битолскиот револуционерен округ си имаа свои резерви од килиња, олово и „машинки“ за тоа. Дури и самите селани се извежбале во оваа работа та „фабрикувањето“ на фишеците за пушки „Гра“ и берданки било толку добро осигурано да во време на Илинденското востание не се осетил недоимок од нив.

Многу важно е да се подвлече дека овој дух на самоиницијатива бил потспотнат и насаден директно во раководството на Битолскиот револуционерен округ од Гоцета Делчев. Гоцевото врвење низ Битола есента 1901 год. се одбележило воопшто со голем подем во организациската работа. Освен средувањето на раководните легални и нелегални тела, поправањето на некои неуредности во нив, засилено се почнало доставувањето на оружје и материјали. „И чудно нешто!“ извикува А. Лозанчев во своите спомени, „сите ги послушавме Гоцевите напатствија како за набавка на пушки и материјали, така и за целата подготовка на округот воопшто“.[15]

Далеку би не одвлекло набројувањето на патиштата, плановите, начините и лугето што ја вршеле оваа работа на снабдување со оружје на целиот Битолски округ. Ние немаме и намера да го правиме тоа зашто тоа преставува посебна, многу светла страница од Внатрешната македонска револуционерна организација која заслужува да се испита и обработи во одделна студија. Ние овде ќе се задржиме само на Охридско, кое што имавме можност да го проучаваме през јули месец 1950 год. при колективното научно испитување што го вршеа група професори и студенти на Филозофскиот факултет во Скопје.

Охридската револуционерна околија беше една од најголемите во Битолскиот револуционерен округ. Од југ таа се граничеше со бреговите на Охридското Езеро, од исток со планините Галичица и Бигла, на север допираше до преодот кон Кичевско: Пресека и Караорман, го префрлаше кај Локов Црниот Дрим и на левата страна од Дрим допираше до селото Луково, на запад граничеше со планината Јабланица (види ја картата!) Значи во составот на Охридската револуционерна околија влегувало Охридско, во тесната смисла на зборот, Горна и Долна Дебарца, Малесијата,

15) А. Лозанчев, Спомени (во ракопис) стр. 11.

Струшко и Дримколот. Оваа територија ја раководел околискиот револуционерен комитет чие седиште беше во Охрид.

Првите основи на револуционерната организација во оваа околија ги постави Даме Груев во 1894 год. кога го изврши познатото организационо патување од Штип преку Неготино, Кавадарци, Прилеп, Битола, Ресен, Охрид, Струга, формирајќи насекаде револуционерни комитети.[16]) Овој факт е секако од големо значење зошто првото охридско раководство уште од денот на формирањето имаше можност да чуе директно од устата на Груева, еден од првите луѓе на Организацијата, напатствија за својата работа. Макар да се наоѓаше во директен допир со албанското и турското население како гранична околија, охридското раководство умело се снајде да ја исползува таа своја специфична положба. Држејќи се за основните принципи на Организацијата и правилно толкувајќи ги незините основни поставки по прашањето на членувањето, охридското раководство ја управи својата активност во прибирање на членови не само Македонци туку и Албанци, Турци и Власи. И имаше успех во таа работа. За ова нарочно припомогна и едногодишното работење на социјалистот револуционер и голем другар на Гоцета Делчев, Никола Петров Русински кој го пренесе сето свое идеолошко гледање и организационен опит на теренот во целата околија која ја крстосуваше како војвода-организатор и раководител со охридската чета. Нам не ни се до детаљи познати првите стапки на Организацијата во Охридско се до идењето на Никола Петров Русински. Краткиот преглед што ни го остави А. Кецкаров туку речи почнува со 1901 год. кога тој се вратил во Охрид и влегол во околискиот комитет на Организацијата во која веке се наоѓал еден од највидните револуционери на Охридско, Христо Узунов. Многу важен е секако од овој период актот на формирањето првата организациска чета на 23. јуни 1901 год. извршен доста свечано во манастирот „Св. Петка", во присаството на тогашното охридско раководство на чело со Хр. Узунов. Не е без интерес да се подвлече дека на овој нелегален акт кога се тураа војничките основи на охридската околиска организација присаствуваа и пет жени меѓу кои и мајката на Христо Узунов, неразделна сопатница и соработничка во револуционерната работа на својот син. За привремен раководител на првата охридска чета составена од пет души беше назначен прилепчанецот Тале Горанов. Меѓу другите задаци што ги имаше оваа прва чета беше и задатокот да отвори канал за снабдување на Охрид-

[16]) Даме Груевъ, Спомени. София, 1927, стр. 12—13




Карта на охридската революционерна околија

ско со оружје. Во објавената литература за организациските работи во Охридско, нигде не се наоѓа писмена трага дека имало снабдување со оружје порано од 1900-та година. Но извесни знаци зборуваат за тоа дека на целото широко пространство од охридската револуционерна околија имало места каде се купувале пушки и порано од 1900-та година. За тоа зборуваат и уште живите сведоци што се занимавале со таа работа како што е пушкарот Милан Гагов од Струга кој бил покрстен во 1897 год. и почнал да купува пушки во 1898 год.; потоа Секула Ристоски од с. Коњско што почнал да пренесува оружје исто така од 1898 год. и скоро починатиот чунар Јанко Димитров, кој во една своја молба тврди дека пренесувал оружје од 1898 год. Но сигурно е дека Организацијата во Охридско посериозно го поставила снабдувањето на околијата со оружје на дневен ред од 1901 год. Во август 1901 год. Тале Горанов соопштил дека отворил канал за префрлање на оружје од Албанија. За таа цел охридското раководство му испратило 50 турски лири. Изгледа дека Тале не успеал да ги пренесе спомнатите пушки и, поради тој неуспех, како и поради некои пројавени слабости, бил сменет од војводството на четата и заменет со Никола Петров Русински на 20 X-1901 год.[17]

Идењето за војвода на Никола Петров Русински изиграло пресудна улога во наоружувањето на Охридско. Никола Петров Русински доста време стажувал кај Гоцета Делчев во неговата огромна работа околу пренесувањето на оружје, создавање канали и специјални работилници за поправање на истото. Оттука, насобраниот опит на Гоцета преку Никола Петров се пренесува и во Охридско кое, по едно време, станува и извор за оружје и на другите соседни околии: ресенска и демирхисарска со Крушово заедно. Но не е само тоа. До појавата на четата што ја водеше Никола Петров Русински „селата биле обирани, облагани со големи даноци од разни албански и турски професионални разбојници. Слични даноци достигнувале на село од 100.000 до 200.000 гроша. Многу селани биле немилосрдно убивани по улиците, во чаршијата и по селата. Патот Охрид-Ресен, планината Петрино и џадето преку Буково за Ресен биле оросувани со многу невина крв. Разбојниците Шаинче, Таир Толо, Биљал Баланца, Карабаџак, Беџет беј и многу други биле страшилишта за целото население. Со појавувањето на четите во Охридско многу разбојници, полиција и нивни калаузи биле истепани а други доброволно се прибрале во своите склоништа . . . За секое убиство и злоупотреба . . . четите одвраќале. Воопшто тактиката на

17) А. Кецкаровъ, Четническото движение въ Охридско. Сп. „Ил. Илиндень“ бр. 72 стр. 10.

охридското револуционерно раководство беше да го кали населението во самоодбрана, да ги бојкотува турските судови и, доколку беше возможно, да не го плаќа дури законскиот данок на турската власт. . . . Со бојните сили, кои по време стигнаа до 105 јавни четници и околу 3000 тајни селски и градски четници, охридскиот реон беше во полната смисла на зборот држава во држава“.[18]) Првата задача на новодојдениот од прилепска околија Николе Петров Русински беше да го снабде Охридско со пушки. Тој ја исполни оваа задача сјајно. Благодарејќи на своите пошироки прогресивни разбирања тој вовлече во Организацијата луѓе од разни народности, ги исползува нивните снаги во наоружувањето на Организацијата и осигури, дури беше тој таму, чврста соработка на теренот меѓу Македонци и доверени на Организацијата Албанци, Власи и Турци. Од Тушемиште, најблиското село до Подградец, тој направи пристаништа на Организацијата за доставување војнички материјал од Грција: пушки, фишеци, килиња и барут. Во селото Пешкупија Русински го спечалил меѓу Тоските младинецот Стефан Јанкула кој играл многу важна улога во пренесувањето на оружје. Стефан Јанкула се префрлал преку грчко-турската граница на контрабанден начин со своја чета во Грција, купувал оружје оттаму и го носел во Подградец за Охридската организација. Во село Вишни Русински организирал луѓе од три народности: Македонци, Власи и Албанци преку кои го отворил оружениот канал од Елбасан до Горна Белица и преку Вевчани до Таш Моруништа. По елбасанскиот канал носеле оружје кирациите Симон Мојсоски од Струга и галичаните Владо Христоски и Христо Димитровски. Биле вовлечени и лабуништаните Турци кои по канал оделе во Корча и оттаму носеле пушки, фишеци, празни килиња, капсули и барут за Струга. За Струга идело оружје и преку Рајца (село во Албанија). По кажувањето на Кипро Илиевски во неговата необјавена автобиографија, за Малесијата пушки се набавувале преку Муслиманите Тафо Османов од село Мислодежда и Рамадан од село Боговица кој бил тогаш онбашија во село Локов. Невозможно е да се пофаќаат сите конци на патиштата низ кои што дење ноќе се носеше оружјето, барутот и фишеците кон Подградец, Тушемишта, Вишни, Струга и др. места. Секако подградечкиот канал беше најдобро снабдуван со грчки пушки „Гра“ и со стотини илјади фишеци и килиња. Исто така „Струга беше важен центар за купување и пренесување на оружје не само за Струшко и Охридско туку и за повнатре. Само што при изнесувањето на овие се срекава-

[18]) А. Кецкаровъ, Из споменитѣ ми по революционото движение въ Охридско. Сп. „Ил. Илиндень“, бр. 30, стр. 2–23

ле незгоди зошто трите патишта од Струга биле многу незгодни: едниот што водел за Охрид врвел едино низ турското мало што се соединувало со македонското мало само преку еден мост; другиот кон с. Враништа, а третиот кон Елбасан. Само елбасанскиот пат можел да се заобиколува низ бавчите а другите два биле понезгодни. Заради тоа пренесувањето на оружје било многу рискантно. И покрај сето тоа при купувањето на оружје од Албанците се стигнало до голема дрскост. Секој што имал познат кај Албанците (а секој од Струга имаше таквии) во таа работа отишол дотаму како да купувал леб а не оружје; 6—7 души од Струга беа фатиле здраво познанство со Албанци и Турци и оставајќи ја својата приватна работа скитале во лов на оружје. Со Елбасан одамна било заврзано оживено купување на барут и помали пушки".[19])

Еднаш дојдено оружјето до Подградец, до него блиското село Тушемишта или Струга, после лесно се префрлало на организационата територија. Пред сѐ и сѐ беше воспоставена постојана саобраќајна врска меѓу Подградец и Охрид со чунови на кои се пренесуваше оружјето, фишеците и барутот. Охридските чунари: Климе Рилков, Јанко од Елена, Грунчеви, Банџови, Маслови, Кузманови, Томови, Каневчеви, Бакалови, Леон поп Стефанија и други, заедно со своите фамилии, беа потполно предадени на оваа работа како организациони луѓе и бесплатно ја вршеа. По темните ноќи на Охридското Езеро, нивните чунови ги сечаа брановите на езерото со скриено оружје во ругузини, вреќи, кромид и др. работи што под формата на стока ја пренесуваа „кираџиите" чунари од Подградец до Охрид, таман под носот на турската полиција која се наоѓаше над рибарските куќи. Овие бестрашни и смели луѓе на Организацијата беа воспоставиле тајни знаци со светлоста на ламби од куќите или со светлост на кибритени дрвца и без грешки пренесуваа до своите куќи цели товари пушки, фишеци, барут и др. На два-три пати нивните сигнали алармирале на опасност но товарите никогаш не биле упропастени. Ококотените чунари се снаоѓале лесно во префрлањето на оружјето во такви случаеви на друго место привремено или по цели ноќи ги возеле чуноите со оружјето додека не ги сместеле скапоцените товари на сигурно место. Еднаш се случило при истоварувањето на пушките, една, во која се задржал куршумот внатре, при незгодното носење да пукне и убие еден вол во блиската просторија каде се складирале пушките. Се заинтересирала и турската полиција но ништо не со открило. Воопшто не било забележано да паднат пушки во

[19]) М. Матовъ, Стружанката въ революционната борба. Сп. „Сборникъ Илинденъ", 1903—1922, стр. 69—72

турски раце при пренесувањето, нити пак да стане какво предавство што зборува за цврстината на Организацијата и нејзините луѓе во овој крај. До која мера се одело во тој поглед покажува следниов случај. Рибарот Коста Каневче кој беше со целата своја фамилија, жена Ванѓа, синови и зет смешани во пренесувањето оружје, по препорака на раководството а и со негова согласност ја омажи својата ќерка Елена за Албанецот Коли Тоди во Подградец кој работеше исто така во доставување на оружје преку Подградец. Преку овие женидбени врски се зацврстуваше и осигураваше уште повеќе пренесувањето на оружје. Сличен е случајот со учителот Коста Лештар кој, благодарејќи на своите родбински врски со Коци Спири, шивач по занает од Подградец, инаку достаувач на пушки за Организацијата, успешно ја изврши поверената му мисија од Организацијата да пренесе оружје од Подградец до Охрид. Ќе го спомниме уште случајот на Ламбе Арнаудов кој расправа дека терзијата Марко Томче од Подградец преку својот шура Томаќи од Корча набавувал оружје за Организацијата. Од Струга за Охрид го пренесувале оружјето Стефан Милев Биљан со тројца браќа, охридски рибари, на кои, како што спомнавме, тоа им беше занает.

Стасаното оружје преку езеро ретко се држеше насобрано на едно место. Тоа се пренесуваше или во крајните куќи од градот откаде можеа полесно да го земат членовите на Организацијата од самиот град или од блиските села, или пак привремено се складираше во некои куќи. Така во магазинот на Настевци, покрај езерото, се наоѓаше најголемиот склад за оружје во Охрид, потоа во куќата на Паска Пармака, во куќата на Ламбета Блаже, Вета Писинова, Таше Филе и многу други. Ретко има жена во Охрид што не зела учество во пренесувањето на оружје од рибарските куќи, каде масовно доаѓало оружјето, до определени куќи во другиот крај на градот. Пренесувањето низ градот станувало на многу оригинален начин што зборува за снаодливоста на Организацијата и незините членови. Така пушките ги пренесувале скришно жените под подолги фостани, наметнати со пелерини; фишеците во ѓумови за вода, табли (кошари) на глава и др.; револверите во рулци како мали деца направени и други начини. Ова биле најчести начини за пренесување, инаку се одело и подалеку во тој поглед. На пр. се инсценирале по цели свадби или мртовци при кои искитената и покриена со дебел превез невеста бил некој од бараните од власта војводи а приќата — оружјето, односно кај мртовецот оружјето се наоѓало во мртвечкиот ковчег. Овој изум секако не е практикуван само во Охрид туку и по другите градови низ Македонија. Интересно е кажувањето на Милана Матова за Струга и струшките жени кое не можеме

да го одминеме како неважно зошто тоа илустрира една светла страница од историјата на учеството на жените од охридската револуционерна околија во најопасната работа. Тој пишува: „Жените во некој поглед работеа повеќе и од мажите. Пренесувањето од Струга на пушки, фишеци, четници, писма до блиските села и до Охрид беше, туку речи, исклучиво нивна работа. За пренесување и курирство надвор од Струга жените беа организирани во 6 групи, по 5—6 жени во група, раководени во 1902—1903 и 1904 од Коца Хаџова, долгогодишна градска учителка. Десетарки беа: Дола Бамболова, Фанија Бендова, Пара Пацулова, Мара Мечкарова и Мара Китанова. На сам ден Илинден и два дена по него целиот град Струга беше затворен а стружаните ја слушаа и гледаа борбата во Таш Моруништа. Жените пак од спомнативе групи носеа стално колани со фишеци по два пати, дури и по три пати на ден до Мороишта (40 минути далечина од Струга), пробивајки си пат низ улиците, Мороишкиот мост, аскерот и башибозукот".[20]

Поопширно се задржавме на пренесувањето на оружје и друг материјал од Подградец до Охрид, но во дејствителност од Подградец како база не се носеа само пушки и фишеци во Охрид туку и во други места откаде се снабдуваа попосле селата на пространата охридска револуционерна околија. Најважни, ако не и поважни од охридскиот пункт за растоварување, беа пунктовите меѓу селата Трапезица и Лубаништа, меѓу Трапезица и Елшани—„Гумниште" и, за Коњско местото „Панцир". На сите овие пунктови Организацијата си имаше верни луѓе кои го организираа претоварувањето на пристигнатите чунови полни со оружје. Во ова претоварување и понатамошно разнесување на оружето првокласна улога играше охридската чета под раководството на Никола Петров Русински. Преку овие пунктови фактички се изврши наоружувањето на доста оддалечените села на охридскиот револуционерен реон. Главниот фактор во оваа работа, пречекувачот и распределувачот на оружјето, Никола Петров Русински, ни остави драгоцени податоци за тоа каков план имал во наоружувањето на селските организации: „Никогаш не наоружував група села", пишува тој. „На пример, добив од пунктот 100 пушки од кои има за праќање во четири села на далечина од 40 километра. Најблиските села до каналот не мислев да ги наоружувам туку оставав по каналот каде ќе врвев до најдалечните села во 20 села 40 пушки со по 100 фишеци, а за четирите села ги носев 60-те пушки. И така колку пати пренесував од каналот оружје, блиските села околу каналот ги наоружував

[20]) М. Маговъ, Стружанката въ революционната борба стр. 69—72.

постепено снабдувајќи ги првин најдалечните и така го намалував растојанието меѓу пунктот и последните села постепено. Причината за да го приложувам овој план беше следнава: ако по време на пренесувањето оружје по каналот се судри четата што пренесува со турска потера, малите наоружани селски групи ќе дадат помош, зошто ги предупредував давајќи им го оружјето. Ако пак дојде до провала по каналот, било да виделе туѓи на Организацијата луѓе како растовaруваме оружје, тогаш малите наоружани селски групи од блиските села до нашиот судар или провала можат да пребегнат без да се осети моето отсуство. За таквии, обично, одбирав младинци, несврзани со фамилија."[21]

Втор пречекувач на брегот на Охридското Езеро под селото Коњско беше Секула Ристоски. По негово кажување тој го пречекувал оружјето на местото „Габар" каде му го носел со чун Јанко Рилков. Се случувало приквечер да му донесат од 5—15 пушки и фишеци во вреќи за да може на коњ да ги натовари. Отаде со свои 10—15 луѓе, кои по една, кои по две на рамо, го префрлале оружјето и другиот материјал и го складирале надвор од селото Коњско во местото ѕидано со камен каде не одел многу свет а се викало „Гојдарица". Имало моменти кога се насобирале од 80—100 пушки на тоа место.

Вакви привремени скривници и складишта на пушки и оружје имаше, како што спомнавме, освен во градовите Охрид и Струга уште и во селата Вишни и Куратица во охридскиот револуционерен реон.

Организацијата во Охридско имала доста згоден план во давање приоритет на луѓето што треба првин да се снабдат со оружје. Тоа биле куририте и членовите на месните селски организации. Негде им се давале пушките и потполно бесплатно, како на пример на селаните од најбедните села во Охридско: Велестово, Скребатно и др. Исто така и на најсиромашното население во самиот град Охрид.

Снабдувањето со оружје и други материјали беше огромна придобивка за Организацијата. Но оружјето, било од употребата, било од невештото ракување со него, често се расипувало. Имало случаеви кога во онаа психоза на купување контрабандистите претерувале и расипани пушки. Оттука и во револуционерната организација се јави потреба да се поправа оружјето, односно некои делови негови, да се лијат килиња и да се полнат фишеци. И во тој поглед Охридско може да се пофали со создавање на вакви работилници за поправање на оружје. Вакква работилница имало во Охрид во куќата на Паска Пармака, во Месокастро и во

---

21) Никола П. Русински, Спомени (во ракопис) лист 400—401.

Струга. Нарочно се прочуле струшките работилници кои биле отворени уште во 1901 год. и се наоѓале во куќите на Дудуловци. Со наближувањето на Илинденското востание овие работилници биле раширени и во куќата на Деребанови и Карасанови. Нивните раководители биле гордоста на сама Струга и целиот Битолски округ бидејќи биле реткост во другите места. Работата во нив била распределена и, едни од луѓето што работеле во тие работилници ги турале килињата на калап за да им го дадат бараниот нормален облик, други чистеле расипани капсули, трети клавале нови капсули, четврти мереле барут и книги а петти го мачкале фишекот со малку лој и го стегале на менгеме. Истовремено се правеле и колани со реденици за по 50 фишеци. Нив ги шиеле жените од просто платно американ за да може полесно да се пренесуваат готвените фишеци. Работилниците развиле голема активност и секој пазарен ден наместо жито се носеле вреќи со барут и килиња. Производството на фишеци ја достигнало цифрата 1000—2000 дневно во овие работилници пред востанието.[22])

Од сите видови оружје само бомби немало во Охридско. Секако тоа е еден недостаток во комплетното наоружување на Охридско. Во недостаток на вистински бомби, Горче Петров раскажува дека „во Охрид бомбите ги правеле од бардиња."[23])

Не секогаш месната револуционерна организација во Охридско била во можност да го откупи пренесуваното оружје од контрабандистите кои барале наеднаш да им се дадат на рака парите инаку не давале на вересија. Бидејќи преку лето била сезоната кога масовно пушки се носеле, се случувало во кусо време да се јави потреба за многу пари, зошто една пушка се плаќала обично по три турски лири. Во 1903 год. цената им се поткачила до 5 турски лири а пред востанието се плаќале и без пазарење, кој колку ќе побара. Имало случки да се продавала пушка и до 10 турски лири. Оттука и маката за пари била катадневна болка на организацијата. Организацијата во Охридско ги црпеше средствата за наоружување, како и секаде, од своите членови кои си го продаваа волот или кравата за да купат пушки, потоа од членски вноски, од наложување извесни даноци ваму таму и од случајно затечени пари при некој отепан зулумџија. По кажувањето на Иван Белев, пари се збирале и од честитки на свадби, имендени, роѓавања, крштевања, како и од глоби и од организациони таксени марки. Овој податок за правење организациони таксени марки во

---

[22]) М. Матовъ, цитираната статија стр. 69—72

[23]) М. Грашевъ, Интервю съ Г. Петровъ. Сп. „Македонска зора„ год. II бр. 5. стр. 9—13

Охридско го потврди и стариот учител Коста Лештар од Охрид. Ова ќе биде за сега единствен случај во историјата на Македонската револуционерна организација да се употребуваат марки како средство за да се дојде до приходи, нужни за наоружување на населението. Макар што ова нема директна врска со разгледуванава тема сепак ќе спомнеме дека марките биле хектографирани и се лепеле на жалби и молби праќани до Органицацијата. Овие марки ги правеле во Охрид учителите Таки поп Стефанов, Анастас Каневче, Коста Лештар и Сандре Пармаков, трговец. Биле од по еден грош, еден турски черек, од 5 гроша, 10 гроша и 20 гроша. Имале лев во средината со натпис „Автономна Македонија". На молба без таква таксена марка не ѝ давале од во Организацијата. Најодзади, се случувало кога самите жени во Охридско, чувствувајќи ја нуждата од пари за да ја помогнат Организацијата и самите си ги давале своите скапи накити и ѓердани.[24])

Наоѓајќи се во вакваа тешка парична криза, Никола Петров Русински често пати прибегнувал до опити кај побогатите луѓе во Охридско и Струшко да моли пари на заем, но овие откажувале. Во еден случај тој испратил луѓе дури до Ресенско и Демирхисарско, надвор од охридскиот реон, молејќи ги раководствата на овие реони да дојдат ако имаат пари за да си купат оружје од Охридско. Благодарејќи на сето ова ресенското и демирхисарското раководство успеале да се снабдат со пушки од Охридско. Самиот ресенски војвода Славејко Арсов со 15 души четници и 20 селани слегол до охридското село Коњско од каде кренал 50 пушки а на крушовчаните од демирхисарскиот револуционерен реон им однесле самите четници од Охридско 100 пушки и им ги предале над с. Брежани во местото „Стара куќа". Ова снабдување со оружје не само на Охридско, туку и другите реони надвор од Охридско, продолжило и натаму.

Сѐ до 20. VI. 1902 год., до кога бил Никола Петров Русински војвода на охридската чета, низ рацете му поминале 1780 пушки од кои само спомнатите 150 отишле во други реони а останатите се задржале во охридскиот. Оваа приближна цифра ја добиваме и од друго место. Кога на Смилевскиот конгрес (од 1-7 мај по нов стил 1903 год.) се поднесуваа извештаи за оружаната спрема, охридскиот револуционерен реон беше најподготвен од сите а делегатот Христо Узунов изјавил дека реонот располага со 1500 пушки. Од Смилевскиот конгрес до денот на самото востание беа набавени уште 1000 други пушки а „за донаоружувањето на некои од другите реони (од Битолскиот револу-

[24]) Ив. Бѣлевъ, Поява и развитие на рев. движение въ Македония. Сп. „Ил. Илиндень" бр. 26, стр. 15

ционерен округ б. м) најголема улога изигра Охридско. Таму носењето оружје не сопре до самото започнување на востанието“[25]) Но од овој факт дека охридскиот револуционерен реон беше најнаоружен не треба да се мисли дека неговото раководство сметаше оти треба да се крева востание. Тоа се уште се колебаше и настојуваше да се одложи востанието правилно преценувајќи дека е далеку од тоа целиот народ да е вооружен за да се крева. Спомнавме дека Охридско не располагаше со бомби, со пушки манлихерки што воопшто ги немаше, како и со опитни војнички раководци кои да го научат населението како да ракува со оружјето. По одењето на Никола Петров Русински само една недела се позаврте Тома Давидов, офицерот што требаше да го обучи Охридско, но брзо загина во борба со турскиот аскер. И други разлози го тераа Охридско да не се определува за востание. Соседството со албанското муслиманско население како и малубројноста во некои краишта на македонско население во однос на муслиманското, ги тераше раководителите на Охридско реално да гледаат на таа работа и во врска со сето тоа да си го определуваат и својот став. Но, главното раководство на Битолскиот округ не ги уважи овие разлози и го фрли и Охридско во огонот на востанието ветувајќи му пред тоа дека ќе му достави бомби, манлихерки и способни војнички раководители. Само за Дримколот се направи исклучок бидејќи и стружаните го молеа Главниот штаб да се запази овој крај како најблизок до компактното албанско население. И оваа одлука на Штабот за Дримколот дојде едвам на една недела пред самото Илинденско востание. Затоа и стружаните развијаа голема активност за да го пренесат сето излишно оружје (а такво имало доста) од Дримколот кон Малесијата и Мешеишта и да приготват и испратат што побрго таму каде би се јавила најголема нужда. Имало за пренесување повеќе од 20000 килиња, неколку вреќи со барут и сума кутии со ебзи. (капсули).[26])

Охридско стана масовно во Илинденското востание; нарочно Горна и Долна Дебарца. Макар да беше најмногу снабдено со оружје, сепак далеку беше од тоа да може целиот станат народ да биде наоружан со оружје. На тоа не упатува и изјавата на еден од охридските војводи, Петре Чаулев, која е кратка и категорична: „Јас бев војвода на Мешеишката чета во која имав: 8 души со пушки „Гра“, 17 со систем „мартин“ но правени во Тетово, 3 со руски бердани, 82 со кременки и капсули, 76 со секири и 21 со

---

[25]) Хр. Силяновъ, Освободителнитѣ борби на Македония. Т. I стр. 272

[26]) М. Матовъ, Цитираната статија стр. 69—72

коси".[27]) Значи, скоро половината беа без пушки во една чета. Исто така и по другите места беше скоро вакво положението. Диме Буџаков од блиското село до Охрид Велгошти кажува дека во востанието излегол со секира да се бори а да ли само еден Диме Буџаков беше?

Меѓу кренатите околии охридската имаше најтрагична судбина. Во неа станаа 31 битка со турскиот аскер во кои загинаа 118 востаници. Никаде не беа поголем број села изгорени, стока оплачкана, луѓе распрскани одколку во Охридско. И сепак до последниот момент луѓето мислеа на оружјето и, знаејќи ја неговата цена, сакаа да го запазат. Милан Гагов од Струга, знаменосец на една чета, раскажува дека по востанието пушките не ги предале на Турците туку ги собрале и од Вевчани ги складирале во старата скривница и склад во с. Вишни при стариот пазач дедо Насто. Исто така стариот илинденец Димитар Георгиев 'Ржанец раскажува дека по востанието оружјето го скриле в планина а нешто оставиле по селата, но најголемиот дел од оружјето паднало во турски раце.

Сјајниот период во наоружувањето на охридските револуционери се прекина по востанието. Ни чунарите ниту пак другите смешани во снабдувањето со оружје не го продолжија напорното но славно и полно со големи надежди дело околу оспособувањето на Организацијата со оружје. Оставена од своето раководно тело, од кое најголем дел побегна во Бугарија и разбиена во востанието, Организацијата во Охридско требаше одново да ги воспоставува раскинатите врски, да ги запазува остатоците од скриеното оружје, да вдахнува нови сили во своите членови, но сега при многу полоши услови одколку пред Илинденското востание. Сепак не отиде се во неврат. Долгогодишниот опит во изнаоѓањето патишта, начини и средства да се снабдува Организацијата со оружје, да го поправа и дури сосем ново да прави, сето ова, спечалено со толку маки, пот и крв, си остана како позитивно наследство на илинденските генерации.

Снабдувањето на Охридско со оружје неразделно е поврзано со успонот на Македонската револуционерна организација во нејзиното организационо и идејно јакнење. Тоа е израз на нејзината сила и моќ, на нејзиниот стремеж и стрмен пат кон Илинденското востание. Стоејќи цврсто на принципите што ги постави Гоце Делчев по однос на самовооружувањето и потпирање на свои сопствени сили, ползувајќи ги сите можности што ѝ ги даваше географската положба со близоста до албанското население, одлично

---

[27]) П. Чаулев, Пжрвият устрем. Сп. „Сборник Илинден",1903—1921, София, 1921 Стр. 81

служејќи се со езерото и водните патишта по него и мобилизирајќи го сето машко и женско население од Охридско, раководството на Охридската револуционерна организација успеа да го оспособи народот од својата околија најдобро од сите околии во Македонија и да ги изведе познатите крвави но славни борби во Горна и Долна Дебарца.

---

*Lj. Lape*

## FOURNITURE D'ARMES AUX REVOLUTIONNAIRES D'OHRID AVANT L'INSURRECTION D'ILINDEN

*(Résumé)*

Pour l'Organisation macédonienne révolutionnaire, organisée a Thessalonique en 1893, qui avait pour but de libérer le peuple macédonien du joug turc à l aide d une révolution, le problème de fourniture d'armes était le plus important et elle le résolut vite et habilement. Envoyant ses délégués illégaux dans les pays voisins: la Bulgarie, la Grèce, l'Organisation réussit à découvrir des voies secrètes pour se procurer des armes. Le plus habile organisateur de ces voies était le jeune instituteur Goce Delcev, chef et idéologue de L'Organisation révolutionnaire macédonienne.

L'Organisation s'intéressait, d'abord, de la fabrication des bombes. Dans ce but fut envoyé en Belgique l'autre chef de l'Organisation, Dame Gruev, pour apprendre à manipuler la dynamite. A l'aide de techniciens étrangers et indigènes, l'Organisation réussit à organiser des bomberies, d'abord dans la zone frontière de Bulgarie, dans le village Sabler (département de Kustendil) et ensuite à l'intérieur de la Macédoine, dans les villages: Dedino (district de Radoviš) et Smrdeš (district de Kostur), ainsi qu'à Bitola et Prilep.

Parallèlement avec la fabrication des bombes l'Organisation se procurait des fusils. Elle les achetait avec l'argent qui lui appartenait, au prix de 3—5 lires turques d'or, pièce, et les transportait de divers moyens, bien camouflés, pendant le jour ou la nuit . On transportait les fusils par les voies de Bulgarie, Grèce, Roumanie, Serbie et Autriche-Hongrie. Mais, en même temps, l'Organisation réussissait, à l'aide de personnes confiantes d'origine turque ou albanaise, à acheter des fusils dans le territoire même où elle était répandue. Bien sûr, l'Organisation était souvent obligée, pour se procurer des fusils, de les arracher des mains des autorités turques.

En dehors de la fourniture d'armes l'Organisation avait réussi à former aussi des ateliers illégaux pour la réparation des armes abîmées par l'usage ou parce qu'elles étaient mal cachées. Aussi, elle construisit des moules spéciaux pour fabriquer des balles. Bientôt, les paysans mêmes apprirent à fabriquer des balles et ce savoir-faire le répandirent dans toute la Macédoine.

Entre tous les districts révolutionnaires ce fut celui d'Ohrid qui réussit à se procurer des armes de la manière la plus complète et la plus rapide. Bien qu'il se trouvait en contact direct avec la population albanaise et turque, étant le district frontière de l'Organisation, ses chefs réussirent assez habilement à profiter de cette situation spéciale. S'at-

tachant aux principes fondamentaux de l'Organisation et les appliquant avec justice à l' égard de la question de ses membres, les révolutionnaires d'Ohrid ont dirigé leur attention non seulement à recruter des memb es entre les macédoniens, mais aussi entre les pauvres masses albanaises, turques et valaques. A cela avait beaucoup contribué le socialiste Nikola Petrov Rusinski, qui étant à la tête d'un détachement qui s'occupait de l'agitation et de l'organisation des masses, avait fortifié les réseaux révolutionnaires, ouvert des voies, par lesquelles on fournissait d'armes le district d'Ohrid de 1901—1902. On transportait ces armes, en plus grande quantité, par les voies de Grèce et d'Albanie. Le lac d'Ohrid était exploité comme une voie hydraulique parfaite et les pêcheurs d'Ohrid et de Struga servaient de médiateurs dans le transport des armes d'une région à l'autre. Les centres les plus importants, où on transportait les armes, étaient Podgradec, dans le Sud, puis Struga, Ohrid, le village Kojnsko et d'autres endroits sur le bord du lac d'Ohrid. Les armes étaient envoyées de là dans tout le district d'Ohrid et même deux fois elles furent cédées aux districts voisins révolutionnaires. Jusqu' à l'insurrection d'Ilinden, les révolutionnaires du district d'Ohrid disposaient d'environ 3000 fusils, de plusieurs mill ers de balles et de poudre. Entre autre ce fut une des causes que l'insurrection d'Ilinden fût si forte dans ce district.

La fourniture d'armes au district d'Ohrid est indivisiblement liée avec l'élévation de l'Organisation macédonienne révolutionnaire dans son renforcement au point de vue organisatrice, idéologique et politique. Elle est l'expression de sa force et de sa puissance, de son aspiration vers l'insurrection d'Ilinden. S'attachant fortement aux principes posés par Goce Delčev, qu'il faut s'armer de ses propres forces et ne s'appuyer que sur soi-même; profitant de tous les moyens que donnaient la situation géographique et le voisinage de la population albanaise, se servant excellemment du lac d'Ohrid et de ses voies hydrauliques; mobilisant les hommes et les femmes; les révolutionnaires d'Ohrid réussirent à fournir en armes leur district mieux que tous les autres districts de Macédoine et à exécuter l'épopée glorieuse d'Ilinden de 1903.

———

ГОДИШЕН ЗБОРНИК
НА ФИЛОЗОФСКИОТ ФАКУЛТЕТ НА УНИВЕРЗИТЕТОТ ВО СКОПЈЕ
Историско-филолошки оддел
Книга 4 (1951), № 6
ANNUAIRE
DE LA FACULTÉ DE PHILOSOPHIE DE L'UNIVERSITÉ DE SKOPJE
Section historico-philologique
Tome 4 (1951), № 6

Х. Поленаковиќ

# ЗА БИБЛИОТЕКАТА НА ЏИНОТ

H. Polenaković

# DE LA BIBLIOTHEQUE DE DZINOT

Скопје — Skopje
1951

Х. ПОЛЕНАКОВИЌ

# ЗА БИБЛИОТЕКАТА НА ЏИНОТ

Повод да го напишам овој прилог за библиотеката на Џинот ми даде работата на Д-р Ѓорги *Шоптрајанов:* „Библиотеката на Јордан Хаџи Константинов Џинот — Придонес кон проучувањето на културната преродба во Македонија“ — Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје, историско-филолошки оддел, книга II, Скопје 1949[1]), стр. 1-151 (тираж 1000 егземплари и педесет сепарати, 8°, стр. 148).

Македонскиот преродбенски работник Јордан Хаџи Константинов-Џинот е еден несомнено многу значаен лик во галеријата на македонските преродбенски трудбеници. Тој е типичен преродбенски борец: распален учител, плоден и разновртсен – но не и многу талентиран – писател, поет, драмски работник, патеписател, новинар, човек со научни претензии; при тоа жесток противник на духовните тлачители фанариотските владики и сите фели калуѓерски и поповски; воодушевен работник на просветното издигање на нашиот народ. Џинот, при сето што е досега за него напишано, сè уште не е ни од далеку доволно проучен и разбран, неговиот лик уште не ни е доволно јасен ни верно прикажан.

Оттука со вистинска радост треба да се поздрави секој нов прилог, секој нов податок, што би ни помогнал што подобро да го разбереме борбениот велешанец — Џинот. Со таква радост ѝ пријдовме и на работата, чие заглавие го испишавме погоре.

Работата на Ѓ. Шоптрајанов дава детален опис на една библиотека, во која има извесен број дела од библиотеката на Џинот. Поаѓајќи правилно од сознанието дека „Книгите од библиотеката на Јордан Хаџи Константинов Џинот претставуваат не мал интерес како за дополнување податоците од литературната дејност на овој виден и распален македонски возродител, културен, просветен и општествен трудбеник, така и за определување на културното и просветното состојание на Велес во епохата на културната

---

[1]) Годишниот зборник излезе од печат во мај 1951 година.

преродба во Македонија“ (стр. 6), авторот вложил голем труд во опишувањето како на книгите од библиотеката на Џинот, исто така и на еден знатно поголем број книги што ги додал кон книгите на Џинот.

Со создавањето на својата лична библиотека, што ќе доживее низа перипетии уште за времето на Џинот и после неговата смрт и за која ќе се интересираат многу луѓе од науката и инаку — Џинот започнал уште како млад човек, во 1840 година, како за тоа не известува тој сам: „Ете има 12 лета како все еднако собирам различни славјански и иностранi книги . . .“ (во неговата дописка: „Аз говорим што е добро сладкиј мој побро“, печатена во Цариградски вестник, № 82, од 19. IV. 1852). Во текот на околу четириесет години по прилика, во библиотеката на Џинот нашле место за стално, или некои само привремено (обично ракописите стари), на десетици драгоцени книжевно-историски споменици, разни ракописи, и на стотници разни книги на скоро сите словенски и други европски јазици. Започнувајќи со школски учебници: грчки, српски, бугарски, руски и др., па преку разни белетристички и научни дела, дури до низа книжевни и научни списанија и весници, — библиотеката на Џинот растела од ден на ден на радост на Џинот и на удивление на неговите сограѓани и разни патеписци, доживувајќи во својот живот често и многу тешки искушенија. — Начинот како Џинот доагал до драгоцените ракописи е непознат, но може да се претположи дека тоа бил вообичаениот начин: при посетите по манастирите да се земат ракописите на овој или оној начин. Доколку се однесува за печатните дела што ги содржела библиотеката на Џинот, нив ги набавувал Џинот, главно, со пари. На поголемиот дел од запазените книги од библиотеката на Џинот постојат записи што ги чинел самиот Џинот, од кои се гледа колку пари дал за која книга. Сите тие записи, интересни од повеќе страни, Шоптрајанов грижливо ги препишал и ги напечатил во својот труд. Од дописите на Џинот, објавени во Цариградски вестник, и нарочито од необјавената негова преписка, се гледа дека тој одржувал широки врски со разни лица преку кои набавувал секакви книги за себе и за други; дел од книгите ги добивал во замена, а некои на подарок, како собирач на претплатници и на слични начини се богатела библиотеката на Џинот. Доколку се однесува за важните книжевно-историски споменици, со нив Џинот постапувал различито: некои ги печател (во Гласник Друштва српске словесности), некои ги подарувал на разни друштва и поединци во Цариград, Белград; поголемиот дел ги продавал.

Од историјата на библиотеката на Џинот ќе споменам само три интересни податоци. Првиот се однесува за први-

те денови од библиотеката на Џинот, кога таа не била многу богата; вториот е од деновите кога Џинот бил некаде при крајот на својот живот; третиот податок збори за тоа каде се денеска опишаните книги од библиотеката на Џинот. — Првиот податок не е досега публикуван. Него ни го дава самиот Џинот, во едно писмо од 23 април 1856 г., напишано во Скопје, а упатено во Белград на еден пријател. Писмото е сето пишано во автобиографски тон. Работејќи како учител во Велес, Џинот бил наклеветен од фанариотскиот владика Игнатија и од велешките чорбаџии („чанколизи", како ги вика Џинот) како фрамасон и непријател на државата. Власта му запретува дека ќе го набрка од Велес. Некој од пријателите негови дознал за одлуката донесена на советувањето меѓу владиката и чорбаџиите велешки и: „Н о ш т а д о ј д е  е д е н  ч о в е к,  м е  и з в и к а  о т  п р о з о р а,  м и  р е ч е:  с к р и  к н и г и т е,  з а ш т о  у т р е  о ш т е  р а н о  с е ј м е н и  к е  д о ј д а т  о т  в л а д и к а т а,  к е  т и  г и  з е м а т  и  к е  г и  и з г о р а т." — и додава: „Ј а  н о ш т а  г и  п р е н е с о х  в  ч и ч а  Л а з а,  е д е н  д о б р о д у ш е н  х р и с т ј а н и н  и  т а м о  г и  с к р и х  в  е д н а  п р а з д н а  в и н с к а  б о ч в а.  И з у т р и н т а  д о ј д о х а  с е ј м е н и т е,  м и  н а ј д о х а  с а м о  е д и н  к и е в о п е ч е р с к и и  П а т е р и к,  м и  г о  з е х а." Тоа е првото искушение на библиотеката на Џинот од почетокот на нејзиното создавање, кога била скромна и можела да се смести во една бочва. — Во Книгата за подароци на црквата Св. Спас во Велес, на стр. 2, под бр. 52 се констатира дека: „Јордан Х. Константинов една библеотека" (секако, подарил). Овој податок е објавен кај Шоптрајанов (стр. 41, нап.) — И, на крајот, уште еден податок: Библиотеката на Џинот, и останатите книги опишани од Ш., со некои исклучоци, сега се наоѓаат во библиотеката на Семинарот за јужнословенски книжевности при Филозофскиот факултет во Скопје.

1. Описи на поедини библиотеки: на разни научни друштва, градски, народни, и особито описи на библиотеки на поедини книжевници, научници и други културни луѓе, покрај сето што е тоа, во својата основа, чисто библиографска работа, се многу корисни прилози; тие описи можат, во знатна мера, да придонесат за подоброто познавање на книжевниот интерес во односното друштво и период; тие го прикажуваат, доста точно, културниот ниво на односниот период, кај односното друштво и кај поединци. Со таа цел, кај сите културни народи, дадени се на стотници описи на разни библиотеки. Важно место меѓу тие описи им припаѓа на описите на поедини лични библиотеки, библиотеки на заслужни луѓе на книжевното, научното, политичкото поле.

Како што е познато Јордан Џинот е една заслужна

личност во историјата на нашата културна преродба и интересот што е покажуван за него и за неговата библиотека е оправдан. Оттука имаме за библиотеката на Џинот и поодделни описи. Прв поопширен опис на библиотеката на Џинот даде Коста Дошен во својата расправа: Славено — сербско училиште св. Георгија у Велесу (печатена во Летопис Матице српске, књига 310, св. 1, стр. 202—217, и сепарат стр. 1—18). Зборејќи воопшто за велешката школа и за работата на Џинот, Дошен ги поменува заглавијата на преку 20 книги од библиотеката на Џинот, истакнувајќи дека на некои од нив постојат разни маргинални записки сторени од Џинот.

Со работата на Шоптрајанов нашата наука се обогати уште со еден опис на библиотеката на Џинот, сега покомплетен. Својот опис на библиотеката на Џинот, Ѓ. Ш. го поделил на неколку дела: Предговор (стр. 5—6); I (стр. 7—42, без заглавие); II Опис на преостанатите книги од библиотеката на Јордан Хаџи Константинов Џинот (стр. 45—121); III (стр. 123—133, без заглавие); на стр. 134—137 има посебен оддел без ознака или заглавие; на стр. 139—142 дадена е Библиографија, и на крајот Азбучен показалец (стр. 143—149); руският и францускиот резиме се дадени на стр. 150—151.

За својата работа, која е поширока отколку што тоа го покажува заглавието, Ш. се користел, покрај со самите книги од библиотеката на Џинот (и оние што ги зема како такви), и со обилен архивски материјал, со лични теренски испитувања, народната традиција, при тоа и со постоеќата научна литература, која има врска со библиотеката на Џинот или воопшто со Велес, односно со македонската преродба. Во користењето на сите овие материјали Ш. бил широкоград, но не секојпат на потребна висина.

Пред да минам на разгледување на добрите и, повеќе, лошите страни од оваа работа на Ш., сакам да сторам неколку претходни напомени: а) начинот на кој Ш. пријдува кон оваа работа е многу необичен во работите од сличен род. Мислам на следното. Место да даде директен одговор во врска со основното прашање што го третира во расправата: Описот на библиотеката на Џинот, авторот чини големи екскурзии, кои можат и да бидат интересантни, кога би биле потполни, односно кога би се дале во друга форма, но кои, во конкретниот случај, претставуваат непотребни оддалечувања од главното во работата; б) упадливо е дека Ш. не успеал доволно прецизно, критички и точно да го исползува и употреби обемниот материјал што го прибрал, не успеал од него да го извлече битното, а да го отстрани непотребното или помалу потребното. Место да стои над материјалот, тој допуштил материјалот да го со-

влада и како последица се јавува еден лош, скоро неупотреблив за науката, опис на библиотеката на Џинот. Слабостите во работата на Ш. се разновидни: од материјална и формална природа. Главните грешки во неговата работа, главно, произлегуваат од една раководна мисла, што стално му лебдела на Ш. пред очите, и која, како основа, лежи во неговиот труд, а е искажана во почетокот на расправата. Поправо во предговорот Ш., накусо, го изнесува значењето на проучувањето разните документи, меѓу кои и библиотеките, за подоброто познавање на македонската културна преродба и предлага: „Затова, сметаме — вели Ш. — дека бездруго треба да се публикуваат сите материјали од епохата на македонското литературно, културно и национално возродување за да можат да се проучат (к.м.) и, врз основа на тие проучувања, да се изработат синтетични и целосни трудови. Разбирливо е дека меѓу тие материјали првостепено место завземаат писмените паметници и особено ракописните и печатени книги од епохата“ (стр. 5). Со ваквото разбирање и барање на авторот сметам дека ретко кој научник ќе се согласи и, поготово, ретко кој научен-издавачки завод ќе се согласи. Замислете: да се напечати сѐ што е напишано и напечатено во еден период, да би им се дала можност на луѓето од науката да ги проучат тие материјали! Ако е до проучувањето материјалите, тие можат да се проучуваат и во ракопис, ако се архивалии, стари ракописи, мемоари и сл.; ако се пак веќе печатени дела, тогаш зашто би ги препечатувале, да речеме Различните поучителни наставленија и др. дела на Јоаким Крчовски, или Служение еврејско, или сл. други работи?! Сметам дека ќе се согласи авторот, дека е потребно да се препечатат само критички пробрани материјали, материјали што носат во себе навистина нешто ново, или нешто книжевно, културно-историски важно, нешто специфично за односното време, друштво, писател. Загреан за наведената мисла, Ш. внесол во својата работа многу материјали, некритично однесувајќи се кон нив, и, покрај големиот труд што го вложил при составањето на овој опис, не дал дело кое е за препорака.

2. Во една работа со заглавие какво ѝ дал авторот на својата работа, ретко кој од читателите би очекувал во неа да најде скоро сѐ што се однесува за Џинот и неговото дело, за него лично, неговиот дедо, неговите индиректни праправнуци, зетови и др. роднина, да најде скоро сѐ за биографијата на Џинот, за неговата учителска дејност, неговите статии; да го види, донекаде, физичкиот и духовниот лик на Џинот: како тој се облекувал, што јадел, со кого се дружел и триста други работи за Џинот, Велес, Македонија, библиотеките во некои области од Југославија... Сѐ се тоа

работи што можат да бидат интересантни — доколку се нови или доколку познатите факти се поинаку објаснети, што, на жалост, не е случај во оваа работа на Ш. Во неа има по некој нов податок, но најголем дел од податоците се веќе од порано познати, а објаснувањата на познатите факти често не се најсреќни. Кога би се пишувала некоја расправа за Џинот воопшто, тогаш јасно е дека ќе мораат да се употребат и веќе познатите факти, да би се дала една хармонична целина за Џинот и неговото дело. Но кога, во една работа чија главна задача е опис на библиотеката на Џинот, се збори за тоа што јадел Џинот, тогаш навистина човекот доаѓа до мисла дека авторот не се однесел критично ни спрема материјалот што го имал, ниту пак водел сметка за својата задача, објавена во заглавието на расправата, туку целиот материјал го уфрлил во расправата, без некој ред, без некоја мера, користејќи ги напомените обично и таму каде им е место и каде не им е место. Замислете дека од оваа работа можете да дознаете дека Џинот бил — „вегетерианец“ (!), противник на масните манџи итн. итн.

Оттука, при материјалот што го имал, авторот се загушил во него и допуштил материјалот да го покрие. И природно, тогаш, дека при таква положба ќе имаме работа со труд полн со разни материјални, формални, технички, стилски, јазични и др. грешки.

Така, да споменам некои од тие грешки, што му промакнале на Ш. На стр. 29 Ш. збори, погрешно интерпретирајќи го Ст. Станојевиќа, дека Џинот „ослободен е во 1860 г. на српска, бугарска и руска интервенција“, од заточеништвото во Мала Азија. Дека на таа година Џинот уште не бил ни испратен во заточеништво во Мала Азија, а камо ли да е ослободен, познато му е и на самиот Ш., но требаше да се употреби Станојевиќ — и да се стори грешка. — Или друг еден пример. Раскажувајќи за акцијата на фанариотскиот владика од Велес Игнатија (според Карамфиловича), Ш. неточно го интерпретира Карамфиловича и чини една груба грешка: „Познато е дека, кон средината на XIX век, велешкиот владика (Грк) Игнатиј ги обиколил сите манастири...“ стр. 124. Игнатија не можел тоа да го стори „кон средината на XIX век“, дека е мртов веќе во 1842 г.! Не сосем од овој род, но секако грешка е она што вели Ш. во следната реченица: „По сите зидови (во собата на Џинот) имало полици полни со книги и ракописи. Книги и ракописи имало секаде во неговата соба — по душемето на прозорците, по миндерот, на масата“ и, кон последниот збор, во напомената додава дека некоја Ериклија Пацинова, ученичка на Џинот, раскажувала дека: „често пати (!) на масата имало толку многу книги, што нејзиниот „дас-

кал“ бил принуден да седи со скрстени нозе „алатурка“, на миндерот и да пишува со книга и тефтер на колената“ (стр. 12) Настрана раскажувањата на Пацинова, но дека Џинот морал да пишува на „колената“ поради зафатеноста на масата со книги е едно непознавање на авторот за начинот на пишување кај луѓето од времето на Џинот. Џинот и неговите современици школите ги свршиле седејќи скрс нозе и пишувајќи на колено. И како учители, тие долго време така ги учеле и своите ученици да пишуваат. Доволно е да се потсети човек дека народната песна знае скоро само за пишување „на колено“. А имаме и други докази. Помладиот колега на Џинот, и џиновски поголемиот книжевен талент, Григор Прличе, во својата Автобиографија еве како ни го слика пишувањето од тоа време: „за да пишат, учениците издигаха десното колено и на него турјаха хартијата, а левото им колено, свито, се опираше о душемето.“ (Автобиографија, изд. „Хемус“, 1939, стр. 7). Навикнат на таков начин на пишување Прличе до крајот на својот живот пишувал „с писалка в р’ка и хартија на колено“, како ни тврди син му Кирил (во Македонски преглед, IV-2, 102). Се пишувало на е д н о колено, а не на к о л е н а т а, како што раскажувала Пацинова. — Во оваа група грешки можеби идат и бројните хиперболизирања за значењето на Џинот, за вредноста на неговата библиотека, за значењето на неговиот печат и сл. — Поради тоа што е совладан од материјалот, на авторот често му се догодува некои работи, непотребно, да ги повторува по неколку пати. Така, на пример, за печатот на Џинот ќе збори на стр. 49- 50, 73 74, 123; за Анѓелко Палашев на стр. 37—39, 74 75; за пренесувањето книгите од библиотеката на Џинот после смртта на овега, на стр. 34, 40—41; за родбинските врски на Аџи Евка на стр. 33, 35, 74 и сл. — Во работата на Ш. има на повеќе места празни декларации, место документации. Тоа се однесува кога збори за вредноста на библиотеката на Џинот, за печатот и др. Место да остави самата библиотека, преку стручниот опис, да збори за нејзината вредност, Ш. сам, со зборови, тоа му го сугерира на читателот. Или ваква една декларативност: „Во своето проучување на документите во врска со културното возродување на Македонија, утврдив дека еден дел од книгите на Џинот, непосредно после неговата смрт, е пренесен од сестра му Аџи Ефка и зета му Зафира во куќата на последниов.“ (стр. 41). После споменувањето „документите“, џитателот има право да очекува некој важен документ за преродбата на Македонија. Но место тоа, место д о к у м е н т, следува само п а р а ф р а з а на порано наведеното раскажување (стр. 34). — Како грешка може да му се смета на Ш. и неправилната употреба на термините. Во реченицата на авторот дека Џинот со

својот печат:“ се претставува и како голем **библиофил** и како човек кој, по примерот на ретките **библиографи** од другите балкански и вонбалкански земји, внесува **организациони елементи во библиофилството и библиотекарството**“, (стр. 74), има доста неразбирање за значењето на печатите, во конкретниот случај натурување на Цинот некои работи за кои тој може би и не мислел (поголемиот дел од неговите книги и го немаат тој „организационен елемент во библиофилството и библиотекарството“ — печатот), како и за бркотницата меѓу термините „библиофил“, „библиограф“, „библиофилство“ и „библиотекарство“. На читателот не му е јасно што бил Цинот „библиофил“ или „библиограф“ — Има кај Ш. и некои други грешки, непрецизности, како што е овој случај: „(А. Палашов) бил опфанат од просветителските идеи на Србите од преку Дунав“ (стр. 75). Пред тоа Ш. збори дека Палашов „образованието си го добил во Земун и Пешта“. Дека Земун не е преку Дунав, тоа му е познато и на Ш. — Има кај Ш. и вакви интересантности: сестра му на Цинот Евка се родила во Ерусалим и заради тоа добила **крстено** име Аџи Евка (стр. 33). Да се добие титула „аџија“, кога ќе се посетат некои свети места на христијаните, тоа е општо познато, но некого и да го крстат како „аџија“, тоа не ми е познато! Грешки од овој карактер има уште многу кај Шоптрајанов.

3. Во самиот опис на библиотеката на Цинот Шоптрајанов не постапувал доволно библиографски (и библиотекарски). Во библиотекарството е вообичаено при описот на книгите, насловите да се даваат спрема **презимето** на авторот (односно преводачот, каде не е познат авторот) односно **првата именка во номинатив** (ако не е познат авторот). Меѓутоа во описот на Ш. насловите на делата се давани наполно механички, по оној ред како стои на заглавниот лист. Ваквиот начин на опишување е недоволно практичен и не е за препорака. Внатре на распределбата што ја спроведе авторот (според јазикот и годините на изданието), — тој мораше да го примени и вообичаениот библиографски (и библиотекарски) принцип. — Голема недоследност владее кај Ш. и во поглед на скратениците, во поглед на цитирањето литературата. Така имаме час: „Спом. место“, час: „Цит. место“; час: „Види“, час; „cf.“, час „loc. cit. стр.“, час. „Чочков, Ibid. стр.“ и веднаш до тоа „Id. Ibid. стр. 11“. — Многу незгодна е практиката на Ш. што главниот текст се прекинува со напомени. Се работи за ова. На неколку места основната мисла е прекината со уфрлени напомени во главниот текст, така што на читателот му се создава тешкотија да ја следи главната мисла. Ваков начин не е вообичаен. Напомените се даваат под цртата, или во заграда, или пак на крајот на работата. Но тие да заземаат

цели страници (стр. 8, 9), не сум видел досега. — Во расправата на Ш. има дадено низа слики. Од техничка гледна точка, тие се воопшто неуспели, и ништо не му зборат на читателот. Тенденцијата на Ш. секако беше на читателот да му се покаже потписот на Џинот, и воопшто ракописот на Џинот. Тоа можеше сѐ да се постигне само со две-три слики репродукции (како што се сликите на стр. 104, 116). Останатите слики, на стр. 84, 93, 99, 108, 119 се сосем непотребни, дека на нив ништо не се гледа од ракописот на Џинот. Со тие слики на расправата само ѝ се натури баласт од неколку страни, а на читателот ништо не му се даде.- Не знам колку беше нужна генеалошката таблица што е објавена на стр. 35! Во неа Џинот зазема само едно место, а понатаму таа нема директна врска ни со него ни со неговата библиотека. Исто така немаат врска со библиотеката на Џинот толку слики на разни куќи и печати што се објавени во расправата! — Покрај низа разни грешки, со кои е исполнета работата на Ш., таа има знатно многу и печатени грешки, што можеа да се избегнат, бидејќи коректурата ја водеше и самиот автор.

4. Минувајќи на анализа „Описот на преостанатите книги од библиотеката на Јордан Хаџи Константинов Џинот", веднаш треба да се истакне дека во овој опис се зборн не само за „преостанатите" книги од библиотеката на Џинот, како што пишува во заглавието, туку во Описот се збори и за некои други книги од библиотеката на Џинот за кои не се знае каде се денеска (за тие книги авторот збори врз основа работата на К. Дошен.) Сметам дека Ш. правилно постапил што ги опишал и овие книги од библиотеката на Џинот за кои денеска немаме податоци каде се наоѓаат. Тие книги на времето влагале во составот на Џиновата библиотека и со нив тој сигурно се служел, и за нив секако треба да се збори, макар и оскудно, како што е тоа случај кај Дошен (и Шоптрајанов). — Во тој правец — кога се работи за библиотеката на Џинот — авторот требаше да оди и понатаму, поготово кога во својот труд збори за други разни работи што немаат никаква врска со библиотеката на Џинот. А одењето понатаму во описот на библиотеката на Џинот се состои во тоа, по моето мислење, да се споменат барем оние книги, листови, списанија за кои имаме податоци дека постоеле во библиотеката на Џинот. Дека Џинот имал многу повеќе книги одошто се опишуваат во оваа расправа, тоа му е познато, секако, и на Ш. Кога на библиотеката на Џинот ѝ се посветува толку внимание — и не заслужено — сметам дека Ш. требаше да збори и за оние книги што ги споменува Џинот во своите дописки печатени во Цариградски вестник, односно што се споменуваат на разни други места. Џинот добивал разни весници. Во овој

опис не е спомнат ни еден, дека ги нема во библиотеката. Но може ли да се претположи дека Џинот го немал Цариградски вестник, во кој напечатил толку свои дописи? Или да го немал Световид (Беч-Белград), во кој исто така печател некои свои работи. Или да ги немал Српске новине, Новине Читалишта београдског, Шумадинка, или Деница на Априлов, Дунавски лебед, България (на Цанков, што му ја испраќале бесплатно, да би го придобиле за унијатската странка) и др. Џинот сигурно ги имал сите школски книги што му служеле за изведувањето на школската програма, објавена во Цариградски вестник. Поаѓајки од таа програма можеа, со доста сигурност, да се утврдат тие школски книги. Покрај тоа, тој имал и такви книги од кои црпел податоци за своите бројни статии. Од некои од тие статии се гледа дека Џинот ги имал делата на Партенија Зографски; Априлов, Кифалов, С. И. Радулов; Смотрицки, Венелин, Стојанович; Ј. Рајиќ, П. Солариќ, Караџиќ, Л. Зубан, Д. Аврамовиќ; П. Ј. Шафарик и толку други. На основа изјавите на Џинот во односните статии, објавени во Цариградски вестник, лесно можеше да се утврди за кои книги станува збор. Во тој правец ширењето интересот за составот на библиотеката на Џинот би било пожелно.

Но место да зборува за такви дела, Ш. се зафатил со опишување на многу книги за кои немаме никаков доказ дека влагале во составот на библиотеката на Џинот. *Многу поголемиот дел од опишаните книги, скоро седумдесет проценти, се книги за кои Ш. не може да докаже дека се од библиотеката на Џинот.* Зашто тогаш тие книги се опишани? — Најголем дел од тие книги не претставуваат ништо особено за нашата културна историја! Дека во Описот има и такви книги „кои не се од Џинот“ знае и Ш. (стр. 41). Но додава „Не е исклучено дека и голем број од останатите книги што се споменати (место: опишани) во описот припаѓале на Јордан Хаџи Константинов, макар што на нив нема ниту потпис ниту пак отисок од печатот“ (стр. 42). Во науката вакви поставки одвај се земаат предвид, и тогаш кога станува збор за некои ситници. Да му пак уфрлиш во библиотеката на Џинот околу 70 % книги што не можеш да докажеш дека се негови, тоа не е наука. Тоа збори за некритичното однесување кон работата.

Од преостанатите книги од библиотеката на Џинот се гледа дека тој бил многу педантен човек, кој оставал разни траги на своите книги: на нив редовно се потпишувал, видовме, дури постојано бележел каде, кога и за колку гроша ја купил која книга; на некои книги го удирал и својот печат, а скоро кон сите има сила маргиналии. Тоа се карактеристиките на основа кои со сигурност може да се збори

кои се книги од библиотеката на Џинот. Поголемиот дел од опишаните книги од Ш., немаат ниеден од овие знакови, што збори дека тоа не се книги од библиотеката на Џинот. Меѓу овие книги има и такви за кои веднаш ќе докажам дека не се од библиотеката на Џинот, бидејќи се напечатени на десетини години *после смртта* на Џинот, односно можеле да дојдат во Велес на триесетина години после смртта на Џинот. Под број 14 во Описот на Ш. опишана е една книга што е напечатена 1897 г. Во Описот таа фигурира како книга што е печатена 1847 г., но тоа не е точно! Книгата е напечатена точно 15 години после смртта на Џинот. Книгата е всушност сепарат од XIV том на „Извест. Общ. Арх. Истор. и этн." на Казанскиот Универзитет за 1897 г., што лесно може да се види на внатрешната страна на корицата. — Под бр. 157 во Описот се збори за едно француско списание: Revue des deux mondes. — Ш. знае дека е тоа книга од заоставштината на Вук Ст. Караџиќ. Како дошло до тоа една книга од заоставштината на Караџиќ да се најде во библиотеката на Џинот, не ни објасни Ш. Меѓутоа ова списание нема никаква врска со библиотеката на Џинот, бидејќи тоа стоеше во заоставштината на Караџиќ до 12-II-1895, кога е од Српската академија испратено до Народната библиотека во Белград (бр. 8552/256 Вукова заоставштина), каде е заведено под бр. 15.906/8° (Каталог Српске Народне библиотеке у Београду, књижевност инострана, део III, Београд, 1889, стр. 425). До 1895 година книгата била во Белград. Како *дупликат,* како и стои на книгата, таа, веројатно, била испратена во Велес после 1912 година! — Примерот со овие две книги убаво збори како е неумесно тие — и скоро сите останатите за кои нема потврда дека се од библиотеката на Џинот — да се третираат како книги од библиотеката на Џинот.

Најпосле кога Ш. решил да опишува и такви книги, тогаш беше апсолутно потребно да ги оддели оние книги за кои има докази дека се од библиотеката на Џинот од оние за кои само претполага, на основа било кои факти. Со таквото разделување на книгите, во Описот ќе се создадеше прегледност и ќе се олеснеше оперирањето со книгите од библиотеката на Џинот. Вака, меѓу толку книги, од кои само околу четвртината се од библиотеката на Џинот, нив ќе мора читателот да ги „пронајдува", како да врши некои откритија, меѓу останатите.

Со колку невнимание е работен Описот се гледа и од тоа дека последниот број на Описот е 158, а меѓутоа во Описот се обработени повеќе книги, дека постојат и броеви што се накнадно уфрлени (бр. 24а, 59а, 60а, 87а), а го нема делото што би било опишано под бр. 5. Овој неред во нумерацијата лесно можеше да се избегне.

Според изјавата на Ш. книгите во Описот се „подредени според јазикот на кој се напишани, па потоа по годината на изданието.“ Овој принцип, со кој можеме да се согласиме, не е доследно спроведен во работата на Шоптрајанов. Во Описот на прво место се збори за „руски ракопис и руска геогр. карта и славјански старопечатни книги“. На основа на ова заглавие секој би очекувал најпрвин да се збори за рускиот ракопис, потоа за руската геогр. карта, па потоа за словенски книги. Меѓутоа Ш. не оди по тој ред, што сам го предложил. Рускиот ракопис доаѓа под бр. 16, руската геогр. карта под бр. 15, а бр. 1—14 се зафатени со опис на разни руски книги. Ракописот го оставил под бр. 16 само заради тоа дека на заглавната страна на ракописот се наоѓа една година: 1854, и неа ја зема Ш. како одлучна за одредување местото на ракописот. Притоа, јасно е дека тој постапил потполно механички. Шоптрајанов не води сметка за усвоениот принцип во библиографијата, дека на прво место се опишуваат ракописите, без оглед на тоа од која се година, и друго дека во овој ракопис има творби напишани и печатени на повеќе десетини години пред 1854 г.!

Во врска со изразот старопечатни книги треба да се рече дека него Ш. сосем произволно го употребува, заправо неправилно. Најголем дел од опишаните книги не се старопечатни, туку се тоа книги печатени во текот на XIX век. Замислете една српска книга печатена да речеме 1871 (бр. 42) па да ја наречете старопечатна, кога Стојан Новаковиќ (дал Српска библиографија за новију књижевност 1741—1867) и книгите печатени во првата половина на XVIII век ги смета за нови; или една руска напечатена 1897 (бр. 14), или една хрватска напечатена 1870 (бр. 71), или чешка од 1869 (бр. 72) итн., па сите нив да ги наречете старопечатни! На Ш. сигурно му е познато дека она што е старопечатно за Бугарите (кај кои започнува печатарството во првите години на XIX век), не може да важи за Србите (кај кои печатарството започнува во XV век), или за Германците, Русите и др.

И распределбата на книгите, според јазикот, е неоправдана. Ш. на прво место ги опишува руските, потоа српските, бугарските итн. Кога ги одвоил словенските книги во една општа група — што е секако практично — тогаш требаше да појде од она што е најблиско до Цинот. Прво да збори за македонската книга, потоа за српските (дека има 32 од вкупниот број 73 словенски книги), бугарските, руските итн. Грешка сторил Ш. и во означувањето на групите. Така, меѓу словенските книги, со буква г) се означени и хрватските и чешките книги.

Доколку се однесува до описот на книгите во пооддел-ни групи мора да се констатира дека и тука постојат некои груби, недопуштиви, грешки. Така меѓу српските книги се уклопени две книги, што не се српски. Прво, тоа е книгата на познатиот македонски учебникар Ѓорѓи Пулевски: Речник од три језика (бр. 43). Оваа книга требаше на прво место во Описот да се даде. Втората книга што залутала меѓу српските книги е книгата под бр. 47. Тоа е руска книга и местото ѝ е меѓу руските. — Меѓу бугарските книги вне-сена е една руска (бр. 67), а меѓу грчките една — бу-гарска (поправо црквенословенска). Тоа е бр. 122: Христо-матијата на славјанскиотъ јазик од Неофита Рил-ски! И, на крајот, создадена е посебна група на латин-ски, која има само две, и тоа — грчки книги (бр. 154, 155)! Во еден Опис, во кој се опишуваат само 161 книга, да се сторат толку грешки, не е добра препорака за опи-шувачот.

Да би му дал на Описот научен вид, редовно кон се-која книга даден е размерот на книгата во сантиметри и ми-лиметри. Модерното библиографство тоа го бара, но за кни-ги какви се опишуваат во оваа работа, тој детаљ можеше слободно да се замени со обично назначување на форма-тот. Кога би се опишувале ракописи, тога е потребно ме-рење и во милиметри. Впрочем, и тие, на око, точни мерења, при една контрола покажуваат дека не се насекаде пре-цизни.

5. Во уводната глава Шоптрајанов сака да го прика-же богатството на Велес со ракописи, и за тоа го користи Описот на ракописите и старопечатните книги на Народна-та библиотека во Софија од Б. Цонев, I, 1910. Во тој Опис на Цонева Ш. нашол три ракописи од Велес и грижливо ги препишал со сите детали. Поарно ќе стореше само да го упатеше читателот на односните броева во Описот на Цонев. Кога тргнал по тој пат да го истражува богатство-то на Велес со стари ракописи, не ми е познато зашто се задржа само кај I том од Описот на Цонев, кога во II том (Софија 1923), можеше да најде уште два ракописа од Ве-лес (бр. 657, 667); а во Описот на Славјанските ракописи в Българската Академија . . . Сборник на БАН, VI) од ис-тиот Б. Цонев можеше да препише податоци за уште три велешки ракописи (бр. 8, 9, 10). Познат е и велешкиот ра-копис што го опишал Е. Каранов во Сборникот НУм. XIII, 273—274, како и оној што го опишал, и дал некои изводи од него, Јован Хаџи Васиљевиќ во Споменикот на Српска-та академија на науките кн. XLIX, 97 и др.

6. Една од најслабите страни во Описот на Шоптра-јанов е таа што во него голем број книги, скоро една шес-тина од вкупниот број, не се потполно, библиографски, опи-

-шани. *Описот на тие книги нема ништо заедничко со научниот опис што треба да се даде за една книга:* „Тачност и прецизност књижевног описа је битни услов који се поставља сваком таквом ( — библиографском) раду, јер из њега читалац црпе све потребне податке за своје информације" (Библиотекар, Орган Друштва библиотекара Народне републике Србије, бр. 2—3, 1950, стр. 185). Описот на овие книги што го дал Ш. е чисто дилетантски.

Да би им олеснил користењето со книгите на оние што се интересираат за библиотеката на Цинот, односно на оние што сакаат да се запознаат со дел од лектирата на велешаните во XIX век, овдека ги дополнувам описите на поголемиот дел од недоволно опишаните книги во Описот на Ш., држејќи се за редот од Описот. Пред да го сторам тоа сметам дека е потребно да речам дека постои пракса во работите од ваков карактер, да се користат постоеќите библиографски описи, и при имањето работа со некое дело што е опишано во некоја библиографија, читателот се упатува на односниот број, односно страна во библиографијата. Ш. и во тој поглед чини исклучок. Тој не спомнува ниедна библиографија, туку сите книги од библиотеката на Цинот ги опишува како дела што останале досега непознати на науката. Благодарение на таквото погрешно разбирање на работата, скоро половина од целата расправа на Ш. зафатена е со разни заглавија на книги. А познато е какви се долги заглавијата на книгите — нарочито црквените — печатени во XVIII и XIX век. Да постапеше како е обичај во научните библиографски описи, многу ќе си ја олеснеше работата Ш.; не ќе стореше стотници грешки; на читателот ќе му ги скратеше заглавијата, а на Годишниот зборник ќе му уштедеше 4—5 табака.

Еве го „описот" на Ш.: „Старопечатна српска книга. Многу оштетена (без почеток и крај). (Бр. 49); или „Оштетена старопечатна српска книга, во почетокот на која се чете; „Высокоблагородномъ || Господину || Јовану Нинићу... || посвећуе Преводитель", што значи дека това е преведена книга. Книгата има морално содржание, полна со морални препораки, мисли, сентенции и сл. Речиси пред сите тие има знак + сличен на таков во книгите со кои Јордан Хаџи Константинов се служел и во кои правел маргинални записки . . ." (бр. 50); или — уште еден „опис" да пренесам — „Нов . . . || Ευθимія Івановића || 2 || (1). Оштетена старопечатна српска книга без почеток. Во неа се изнесени биографски податоци за познати и прочуени личности од сите епохи, како: Солон, Езоп, Анакреон, Тукидит, Помпеј, Катон, Сенека, Трајан, Атила, Отон Велики, Тамерлан, Жишка, Гутемберг, Лутер, Филип II, Галилеј, Кеплер, и многу други" (бр. 53). Откако вака опширно ја изнесе содржината на

книгата Ш. се обиде да го реши заглавието на книгата, па, во напомената, мисли: „Може би оваа книга е Содружество древнихъ Боговъ, од Ефрема Лазаревича што ја споменува К. Дошен . . ." Како што се гледа многу несреќна претпоставка, дека прво во делото не се збори за богови, туку за „познати и прочуени личности од сите епохи", како што рече самиот Ш. во износувањето содржината на книгата, и второ дека Ш. не мораше да се повикува на описот од К. Дошен, бидејќи книгата Содружество древних богов (од Е. Лазаревиќ, за која збори Дошен) ја имал во свои раце Шоптрајанов и ја опишал во својот Опис под бр. 23 ! Беше потребна најобична снаодливост, па да се споредеа книгите под бр. 23 и 53, па да се видеше дека не може една со друга да се заменуваат, претполагајќи ја таа замена на основа мислење земено од друга рака! Дека во ваквите описи нема ни „тачност и прецизност", се разбира само по себе, а ќе се види и од она што следува.

Кон бр. 20 (заведено во Семинарот за Јужнословенски книжевности под бр. 3623; скратено: Семинар, бр...). Тоа е: том V од книгата на *Тихона* ... што е опишана под бр 6;

Кон бр. 27 (Семинар, бр. 3648). Насловот невозможно даден. Всушност тоа е: *Мразовић А.:* Руководство к славенстеј граматице (сите наслови ги давам со современ правопис),... Будин, 1800 (види: *Стојан Новаковић*, Српска библиографија за новију књижевност 1741—1867, Биоград, 1869 бр. 207, скратено: Новаковић, Библиографија, бр...);

Кон бр. 30 (Семинар, бр. 3630). Описот го дава според К. Дошен и забележува дека „Не се знае каде е сега оваа книга". Книгата е добиена заедно со останатите книги од библиотеката на Цинот. Тоа е книгата: *Сретеновић Сава:* Словенска граматика, у Београду, 1856[2] (Новаковић, Библиографија, бр. 2053). Книгата е подврзана, ги има гимназиските печати на повеќе места. Има неколку записи. Поважните: а) на внатрешната страна на корицата, со мастило: Лазо Арсовъ Х. Ценовъ месецъ Ноемвра 7 денъ 1858 го. . . . Велес; б) на празниот лист пред насловната страна: Лазаръ Арсовичъ Ценовъ;

Кон бр. 46 (Семинар, бр. 3739): Тоа е: *Караџић Јеремија О.* Турско-србскиј речник с разговорима, Београд, 1855 (Новаковић, Библиографија, бр. 1992);

Кон бр. 47 (Семинар, бр. 3749) Тоа е: (руска книга, погрешно уфрлена меѓу српските книги) *Гильфердинг Александар Өеодорович,* Письма... 1854. Има и српски превод од М. Ђ. Милићевић, 1857 (I), 1860 (II);

Кон бр. 48 (Семинар, бр. 3748). Тоа е: *Вујић Јоаким* (Кампе), Младиј Робинзон или једна нравоучи-

тељна повест, Будим, 1810 (Новаковић, Библиографија, бр. 390);

Кон бр. 49 (Семинар, бр. 3752). Тоа е: *Ракић Вићентије:* Проповеди, Венеција, 1809 (Новаковић, Библиографија, бр. 376);

Кон бр. 50 (Семинар, бр. 3735). Тоа е: *Аврамовић Димитрије,* Златна зрнца за младе и старе обојег пола, I, Београд, 1846 (Новаковић, Библиографија, бр. 1398). Интересантно е да се спомене дека во оваа книга останал еден фрагмент од едно писмо на Цинот, датирано 1871 год.;

Кон бр. 51 (Семинар, бр. 3620). Тоа е: *Стојишић Петар:* Еликон или средство украшенија душе... Будим, 1827 (Новаковић, Библиографија, бр. 692);

Кон бр. 52 (Семинар, бр. 3663). Тоа е: *Живковић Стефан,* Прикључениja Телемака сина Улисева Фенелоном... списана..., I, Виена, 1814 (Новаковић, Библиографија, бр. 458);

Кон бр. 53 (Семинар, бр. 3825). Тоа е: *Јовановић Јевтимије,* Новиј Плутарх или кратко описание славнејшии људи..., II, Крагујевац, 1834 (Новаковић, Библиографија, бр. 895);

Кон бр. 54 (Семинар, бр. 3747). Тоа е: *Николић Атанасије,* Елементарна геометрија..., Београд, 1841 (Новаковић, Библиографија, бр. 1167);

Кон бр. 56 (Семинар, бр. 3737). Тоа е: *Платон...*: Православное учение... Преведено од Илариона Стојановича, Цариград, 1844 (Валерий Погорелов, Опис на старите печатани български книги 1802—1877, Софија, 1923, бр. 107, скратено, Погорелов, Опис, бр...);

Кон бр. 120 (Семинар, бр. 3739). Тоа е: Βυζάντιος Σκαρλάτος, λεξικὸν τῆς 'ελληνικης γλώσσης Ἐν Ἀθῆναις, 1852;

Кон бр. 124 (Семинар, бр. 3676). Тоа е: истата книга (друг егземплар), опишана под бр. 123!!

Кон бр. 149 (Семинар, бр. 3676, дупликат). Тоа е: истата книга (само друг егземплар) што е опишана под бр. 123, 124;

Кон бр. 150 (Семинар, бр. 3745). Тоа е: Δαρβαρις Δημητριος, Εγκυκλοπαιδεία απλοελληνικη, Βιεννα, 1829 (Решението од преговорот на книгата);

Кон бр. 151 (Семинар, бр. 3676, дупликат). Тоа се: два егземплара од истата книга што е опишана под бр. 123, 124, 149! Описот на бр. 123, 124, 149, и 151 претставуваат посебен „успех" на „Описот" од Ш. бидејќи се работи за една иста книга, што е најдена во Велес во повеќе егземплари!

7. Покрај наведените досега недостатоци, во Описот на книгите од библиотеката на Цинот има голем број разно-

видни, главно правописни, грешки. Во описот на скоро секоја книга Ш. сторил по неколку грешки, така што описот, како веќе реков, не може да се употреби во науката.

Кога би сакал некој да ги исправи сите грешки што се сторени во Описот, тогаш тој би сторил поарно да состави еден нов опис. Откажувајќи се и од едното и од другото, сакам само, со неколку примери, да го документирам своето тврдење.

Кон бр. 1. Во насловот не се акцентувани зборовите; не е точна пагинацијата (не го брои предговорот, лист а-д); има правописни грешки; чудна е оваа ознака: „Стр.: листови“;

Кон бр. 7. Има повеќе правописни грешки, погрешни читања; погрешно обележена пагинацијата (А-Д, место А-Л);

Кон бр. 10. Погрешно читање на букви во насловот и во пагинацијата, испуштање на акцентот во поедини зборови (место нравоучение — дава правоучение: место Й — N[1]); во пагинирањето место а-рлθ, бележи а-рлд: место Ф (70) бележи: ѿ (800)!;

Кон бр. 16. Ракописот површно опишан, со знатни испуштања, правописни грешки, не разрешување авторите на стихотворбите, погрешно пагинирање. Од поважните грешки ќе наведам неколку: „Непознатиот поет“ со чијата стихотворба започнува ова интересантно Собрание е — Ѓрибоедов; стихотворбата на стр. 15 е од Лермонтов; стихотворбата на стр. 30 31 гласи: Он так велел а не: Он так велык; заглавието на стихотворбата на стр. 34- 37 гласи: Светлица, а не Сеьтлица; на стр. 44—46 испуштена е една Песня од В.; Телега жизни не е од Кољцов, туку од Пушкин (стр. 179—181); а од Кољцов е испуштена песната: Последняя борьба (стр. 181—184);

Разновидни грешки има во описите на книгите што носат броеви: 11, 12, 14, 18, 21, 27, 30, 34, 35 (Во последнава има полно разни грешки. Една од неразбирливите работи е препечатувањето на завршните партии од книгата што се опишува! Место тоа непотребно препечатување, Ш. можеше да види дека во книгата останал фрагмент од едно писмо на Цинот, со следниот текст: Мили мој Роде! ... дан и прочаіа Општина); 36, 43, 50, 57, 59, 60а, 61, 62 (еден печат му попречил на Ш. да го прочита името на преводачот, а тоа е А. П. Гранитски (Погорелов, Опис, бр. 337), човек на кого се жали Цинот: „Зло от А. П. Гранитскаго“ (Минало, I–2, стр. 201), 64, 65, 66, 67, 68; нарочито голем број грешки има во описот на грчките книги, поодделно на бр. 73, 74, 75, 76, 79, 81, 82, 84, 86, 87, 91, 92, 93, 94, 99, 101, 102, 105, 110, 111, 112, 125 итн.

[1]) Поради технички причини со — се означува надредниот знак

Книгите што ги опишал Ш. ишарени се со разни печати: школски, од некои друштва, приватни. Ш. кон секоја книга „вредно“ бележи кој печат на кое место (на која страна) е удрен. Место да нашол некоја практична, кратка, форма, Ш. вредно ги препишува печатите, и зазема неколку страници со непотребен текст. На око, тенденција за прецизност, во сушност, кога ќе се провери ќе се констатира дека податоците не се насекаде точни, туку произволно се дадени (бр. 11, 95: се тврди дека е удрен еден од школските печати, а меѓутоа удрен е друг печат), така што, ако би било тоа ориентациона работа, таа погрешно ве ориентира!

Покрај школските печати во Описот детално се збори за скоро сите приватни печати, што се удрени било на која книга. Прашањето за печатите, ако го интересира Ш., можеше да го издвои и посебно да го обработи. Во врска со ова бескорисни се, за запознавањето со библиотеката на Цинот, и сликите на толку печати.

8. Еден од големите недостатоци во Описот на библиотеката на Цинот е и во тоа што не се верно испишани сите важни забелешки што постојат на книгите. Спрема препишувањето на тие забелешки Шоптрајанов се однесувал сосем комотно. Она што не можел да го прочита лесно (нарочито ако станува збор за грчки или турски записи), тој едноставно го испушта, констатирајќи го по некој пат во Описот, и премолчувајќи го почесто. Тоа е една незгода со записите по книгите. Уште поголема е незгодата со погрешно препишаните записи. Од поважните неточно препишани записи ќе наведам неколку:

Кон бр. 31. Неточно го чита потписот на Цинот како: „Јорданъ Х. Константiновъ || Болгар новъ“ А стварно воопшто не може да стане збор тој запис така да гласи. Место читањето „Болгар новъ“ треба да се чита онака како пишува (доста избледен потписот): „Болгарскiй Чиновъ“, како Цинот често се потпишувал, што не е уште убедливо објаснето што значи. Кога записот би гласел како го чита Ш. тогаш камо му го полугласот (ъ) на крајот на зборот „Болгар“?;

Кон бр. 56 записот треба да се чита: „Надлежит папа Дамаскину Рилцу“, а не: „Надлѣжитъ на Дамаскин рилц“ како го чита Ш.;

Кон бр. 93 „Рисунката“ „на последниот бел лист пред втората корица, на првата негова страна“, треба да го претставува не „веруетно“, туку сигурно Езопа, дека така и пишува на „рисунката“, само не како тоа го прочитал Ш.: ὁ μηθολὸγος Αἴσωπος туку: Ο μηθοποίος Αίσωπος — што не значи исто! Под „рисунката“ е дадена и куса стихотворба

со биографски податоци за Езопа, што не ја спомнува Ш. воопшто;

Кон бр. 12 и 131 Ш. не приметил дека е тоа еден ист запис, па двапати го препечатува!

Зборејќи за записите што ги имаат некои книги од библиотеката на Џинот, треба да се забележи дека некои од нив се многу интересни и Ш. добро сторил што ги објавил (бр. 29), додека некои слободно можеа и да не се препишуваат (бр. 57, 71 и др.).

Кога е збор за објавување на записите, треба да се рече дека Шоптрајанов покажал голема прилежност при препишувањето на маргиналните записки. Во Описот на Џиновата библиотека има цели страници исполнети со маргинални записки од Џинот. Округло проценето маргиналните записки заземаат преку 13 страници, или без малу еден печатен табак. Познато е колку многу се полага на маргиналните белешки на поедини книжевници, научници, политичари. Од маргиналните белешки често се дознава мислењето на читателот за односното дело или за односната партија или мисла во делото, кон која е сторена маргиналната забелешка. Испишувајќи ги маргиналните белешки и давајќи му ги на читателот на употреба, бездруго е потребно испишувачот да процени дали тие маргинални белешки заслужуваат да се испишат и да му се дадат на читателот; доколку е тоа случај, тогаш секако треба да се објаснат, да се интерпретираат тие маргинални белешки; потребно е да се каже во каков се однос кон респективниот печатен текст, покрај кој се направени. Без интерпретација и објаснување односот меѓу печатениот текст и маргналиите, бесмислено е механичкото препечатување на маргиналните белешки, дека тие малу што можат да му зборат на читателот.

Со најголемиот дел од маргиналните записки на Џинот, што се објавени во овој Опис, се случи токму она што не требаше: тие се механички пренесени, напечатени, иако најголемиот дел од нив ништо не ни придонесуваат за подоброто познавање на Џинот. Нудејќи ни ги забелешките од Џинот. Ш. ја сфатил својата должност сосема примитивно: само да ја сврши техничката работа — да ги препише. Тоа се однесува за најголемиот дел од маргиналиите. Еве како постапува Ш. во пренесувањето на маргиналиите: „Во книгата — пишува Ш. — има многубројни маргинални ракописни (к. м., не знам какви инаку можат да бидат маргиналиите!) записки со молив, како . . ." — и следуваат маргиналните записки од еден ред, пет реда, триесет реда, две страници, две и пол страници, — море од маргинални записки! Со наведениот коментар ги препишува Ш. маргиналиите низ целата книга. Одвај кај број 126 (некаде при крајот на Описот) тој ќе даде и еден добар коментар: „Сите мар-

гинални белешки се направени со молив и немаат суштествен, содржателен карактер ами се само знак за определување содржанието на текстот покрај кој што се направени (к. м.)". Но и покрај оваа точна констатација за карактерот и вредноста на најголемиот дел од маргиналните записки на Џинот, Ш. неуморно ќе ги препише сите маргиналии — полни две страници, што немаат „суштествен карактер", а ги сторил Џинот на книгата опишана под бр. 126. И не само тие, туку Ш. ги препишал сите маргиналии „што немаат суштествен, содржаен карактер" и со такви „важни" материјали ја ишарал целата своја расправа.

Постапката на Ш. во користењето на маргиналните забелешки е сосем лоша. Целата работа, во овој поглед, е наполно некорисна. Добрата констатација сторена во врска со бр. 126, важи без малу за сите маргинални белешки на Џинот. Таа констатација Ш. требаше да ја стори во описот на книгата бр. 1, евентуално, таму да ги препише, ако сакаше, сите маргиналии, како за пример, и со тоа да ја завршеше сета работа околу ова прашање. Разбира се дека требаше, кон секоја книга, каде има маргиналии, тоа да го констатираше. Маргиналните белешки на Џинот претставуваат само некоја врста предметен регистар, или, како тоа точно го опиша Ш.; „знак за определување содржината на текстот". Џинот водел сметка за своето време и сакал, при прочитувањето, да не денгуби, туку благодарение на овие забелешки побргу да го најде потребниот текст. Ш. требаше да води сметка за времето на читателите (ако веќе не водел за своето) и да не им нуди работа што не претставува ништо.

Во огромниот баласт од маргиналии сепак има неколку места, што можат да претставуваат известен интерес за читателот, дека се тие токму такви маргиналии од кои го гледаме ставот на Џинот кон односниот текст. Една таква маргинална записка добро ја забележи и истакна Ш. Таа се однесува кон бр. 69, на стр. 77. - Меѓу маргиналиите во книгата под бр. 35 сум можел да забележам две интересни маргиналии: на стр. 126: Читај с ум — е напомена со која Џинот го упозорува читателот (прво себе си) односниот печатен текст како да се чита; иста вредност има и маргиналијата сторена на стр. 132. Внимај (а не внимавај, како ја препишал Ш.).

9. Во работата на Шоптрајанов на неколку места има препечатено по цели страници од некои познати и лесно достапни списанија, листови и книги (Гласник Друштва српске словесности, Гласник Српског ученог друштва, Старине Југославенске академије, Цариградски вестник и др.). Со препечатување на веќе печатените работи — од кои некои само случајно имаат врска со Џинот — расправата на

Ш. ништо не доби во научен поглед, напротив таа само загуби. Од неколку примери што ќе ги наведам ќе се види какви сè непотребни работи се печатени во работата на Ш. Зборејќи за ракописот Житије краља Стефана Дечанског од Григорија Цамблак Ш. констатира дека тоа Житије во Белград го однесол Џинот и дека тој ракопис го обработил Ј. Шафарик – и Ш. упатува каде е обработен тој ракопис. До овдека, постапката со ова прашање е во ред. Меѓутоа на Ш. тоа не му е доволно и тој сега еве што прави: „Поради тоа — вели Ш. — што тој ракопис (кој е уништен во 1941 г. во Народната библиотека во Белград, кога од воздушната бомбардировка изгоре) содржи податоци и житија многу важни за српската политичка и литературна историја, што во статијата е подвлечено, давам изватки од описот на Шафарика“ — и следуваат повеќе од две и пол страници „изватки“ (стр. 27—29). Препечатување од една публикација, што е достапна секому, препечатување на работи кои имаат единствена врска со Џинот дотолку што Џинот го однесол тој ракопис во Белград, е најблаго речено неснаоѓање во користењето материјалот. Со препечатувањето на „изватките“ ништо не се обогати нашето знаење за Џинот (дека за карактерот на ракописот Џинот нема никаква заслуга), ниту пак од тоа доби нешто српската „политичка и литературна историја“. Последнава, можеби нешто би добила, Ш. да беше го опишал овој ракопис директно, нешто поопширно од Шафарика, а вака, српската наука го познава описот на Шафарика, и не ѝ е потребно изданието на Шоптрајанова! Истото важи и за препечатувањето од „статијата“ на Јастребов. Како нè известува Ш., Јастребов, во една своја работа, ги објавил записите од некои книги „што биле откупени од Џинот и испратени во Белградската библиотека“. За Ш. доволно е што се спомна името на Џинот во врска со овие книги, па е спремен, со перото в рака, веднаш: „Бидејќи во белешките има важни податоци (никакви за Џинот и од Џинот) ги изнесувам во целост“ — и ете ти цела страница (31—32) препечатена од едно лесно достапно списание, препечатува записи што се препечатувани и на друго место (да речеме кај Љ. Стојановић, Стари српски записи и натписи и др.)! Колку е прецизен Ш. во препишувањето вакви работи сведочи и констатацијата, дека работата на Јастребов е „датирана во Јањина на 5 октомври 1882 г.“, наводејќи го на двапати (во текстот и напомената) списанието каде е работата на Јастребов печатена! Вакви, апсолутно непотребни, препечатувања има во студијата на Ш. на повеќе места. Дека при препечатувањето не е секојпат коректен ќе покаже овој пример. На стр. 130—131 е препечатена со низа груби грешки, школската програма на Џинот, објавена прв пат во Цариградски вестник бр. 68

од 1852 г., а повеќе пати препечатувана од разни писатели (К'нчов, Хаџи Васиљевиќ, Чочков). Веќе В. К'нчов, препечатувајќи ја оваа програма изврши една нелојална ревизија, испуштајќи некои податоци, што не му конвенирале на неговата политичка концепција. Во програмата на Цинот за средните деца се споменува на прво место Буквар. Во оригиналот (Цариградски вестник) веднаш до зборот Буквар доаѓаат и следните зборови „Исидора Историописателја и професора дружества Читалиштно в Сербии". Овој податок го нема кај К'нчов и Чочков од лесно објасниви причини. Незгодно е во една работа во која се велича Цинот како пропагатор на „бугарското" школство во Македонија, тоа да се документира со српски буквари! Наиме, овој „Исидор Историописател" е всушност Исидор Стојанович, автор на еден „Брзоукиј буквар..., печатен во Белград 1846 г. (в. Новаковић, Библиографија, бр. 1442). Тенденцијата на споменатите писатели (К'нчов и Чочков) е јасна. Зашто Ш. од кај нив, без проверка, препечатува работи, што немаат некоја нарочита потреба да се споменат во оваа расправа? Во врска со некритичното однесување во препечатувањето на програмата на Цинот, да принесам уште еден пример. Кон предметот „Србски имена" во оригиналот (Цариградски весник) нема никаков додаток. К'нчов додава: „веројатно србски език" (Български преглед, год. III, кн. IV, стр. 89), а Чочков „веројатно славјанска граматика" (Чочков, Град Велес — Учебното дело..., Софија, 1929, стр. 13) Шоптрајанов додава: „Славјанска или српска граматика?" (стр. 131). Вакви груби грешки во препечатувањето на програмата на Цинот има уште. — Зашто му требала на Ш. една дефектна, нелојално ревидирана програма да ни ја сервира, како програма на Цинот? Јас тоа го објаснувам единствено како желба што повеќе да се напише за Цинот, па макар тоа да е и некритично! Работата на Ш. ништо не ќе загубеше, ако воопшто не ја споменеше оваа програма на Цинот. А кога се зафати и со изнесувањето на програмата на Цинот, тогаш требаше да се служи со оригиналот, а не со преписите на К'нчов и Чочков дури и од кои отстапува во некои детали. Програмата на Цинот неверно е препечатена и кај К'нчов, и кај Чочков и кај Шоптрајанов.

Во оваа група погрешки оди и препечатувањето натписот на паметникот на Цинот. Тој натпис е веќе еднаш публикуван и тоа му е познато на Ш. Но тој уште еднаш го препечатува (наведувајќи го, впрочем, непрецизно, заглавието на книгата каде е напечатен. Зашто му беше потребно на Ш. уште еднаш да го препечати овој натпис? Да беше го препечатил барем точно! Формата на натписот и правописот како што го дава Ш. (стр. 36, нап.) не му одговараат на оригиналот!

10. Низ целата работа на Шоптрајанов, во текстот, и нарочито во напомените се употребува богата литература. На крајот на расправата, посебно издвоено, дадена е литературата со која се служел Ш. за изработувањето на ова свое дело. Во врска со цитирањето на употребената литература треба да се спомене дека кај Ш. не постои доволно акрибија во цитирањето на насловите на делата, списанијата, друштвата. За него органот на друштвото Св. Саве е „Братство" (место „Браство"), „Минало" е българско — македонско научно списание (место: Българо...), Гласникот на Друштвото Србске словесности е Гласник на Дружество србске..., Зборникот за историју Јужне Србије и суседних области (кај Ш. земаља), издаден е 1936 (кај Ш. редовно 1926); вакви слабости можат да се наведат и во поглед на цитирањето страниците.

Друга една слабост во цитирањето на литературата, е во следното. Во научните работи литературата се одвојува на посебно место, главно, за да се искористи приликата да се дадат знаци за скратеници, со кои ќе се улесни употребата на користената литература. Кај Ш. литературата не е издвоена со таа цел. Со каква цел ја издвоил, тоа тој треба да каже. Некористењето на скратениците во еден вака обимен труд е доказ за неекономичност во секој поглед. Оттука и произлегува едно дело со полниот свој наслов, или со бројни скратени варијанти, да се употребува по десетина пати и да зазема непотребно повеќе простор, одошто е тоа нужно.

Доколку се однесува до употребената литература можам да констатирам дека таа, покрај тоа што има работи кои немаат некаква особена врска со Цинот и македонската преродба, е непотполна баш во поглед на литературата, што е во врска со Цинот. Ќе бидам нескромен да наведам два свои прилога: 1. Изворот на Таблица перваја од Јордан Хаџи Константинов (Цинот) и 2. Една необјавена стихотворба на Јордан Хаџи Константинов (Цинот), објавена во Нов ден, бр. 6 за 1948 г., стр. 47—68, и сепарат стр. 10—31., и др.

И уште една примедба во врска со библиографијата. Како последна работа во библиографијата Ш. ја цитира една своја под ова заглавие. „Татковината во литературната дејност на Рајко Жинзифов". Дело под вакво заглавие никој пат не е напечатено, и Ш. никако не може некоја своја работа, која излегла под друго заглавие, сега да ја сервира со заглавие какво тој го имал во ракопис или во мислите. Објаснувањето, во врска со ова, дадено на стр. 124, нап. 1. е неубедливо. Со ваквата постапка Ш. само произвикува бркотница. Поготово тоа не беше нужно, дека и немаше некој важен разлог воопшто да ја наведува овдека својата статија за Рајко Жинзифов.

11. Како што реков во почетокот, за оваа своја работа Ш. се ползувал и со некои архивски материјали, главно од Државниот архив во Белград. Архивските материјали, што ги објавува Ш., се една од важните нови работи што постојат во расправата на Ш., макар што некои од нив, во изводи, беа познати и од порано. Комплетирајќи ја својата работа и со архивски материјали Ш. покажа колку во широчина ја зафатил работата, и дека со тие материјали доста е осветлен односот на Цинот со Белград. Едно што би можело да му се забележи во однос на користењето архивските материјали, тоа е сталната замерка што може да му се чини на Ш.: премногу механичко однесување кон материјалите. Без некоја критичност препишување и печатење на сето што е напишано. Ова произлегува од раководна мисла на Ш., за која се збореше во почетокот на овој прилог. Голем дел од материјалите што ги публикува Ш. можеа да се дадат во стегната форма, со упатување на изворот. Вакво детално пренесување на архивските материјали е оправдано кога се работи за некои важни книжевни, научни или политички прашања. Тогаш, евентуално, можеби е потребно да се публикуваат исцело архивските списи. Но за прашања за какви се работи во актите што ги објавува Ш., тоа не беше апсолутно потребно.

Би додал уште нешто. При користењето на архивските материјали требаше да се земе еден ред, така што тие да се наведуваат доследно: во текстот или во напомените, и да се одвоени од главниот текст, потоа да се даваат со еднакви печатни букви, да не се создава бркотница, како што е случајот кај Шоптрајанов.

* * *

Расправата на д-р Ѓорги Шоптрајанов, што секој од читателите требаше со вистинска радост да ја пресретне, како придонес за подоброто познавање на заслужниот преродбеник — Цинот, односно како „Придонес кон проучувањето на културната преродба во Македонија", како што ја нарече својата работа Шоптрајанов, поради изнесените слабости — а сите не се истакнати овдека — се покажа како промашена работа. Поради многубројните грешки, неупотреблива било за каква озбилна научна студија — и оној мал нов придонес што таа го содржи, поради несразмерно големиот баласт, одвај може да се изнајде во морето од парафрази на познати факти, од некритични постапки, погрешни погледи, неточни податоци — расправата на Шоптрајанов е типичен пример како не треба да се пишува. И уште нешто. Таа збори дека не залудо постојат разграничувања меѓу науките и дека не може стручната подготовка да ја замени никаква доброжелателност.

*H. Polenaković*

# DE LA BIBLIOTHÈQUE DE DŽINOT

*(Résumé)*


Le travail de Georgi Šoptrajanov: La bibliothèque de Jordan Hadži Konstantinov Džinot, (publié dans le II tome de l'Annuaire de la Faculté de philosophie de l'Université de Skopje, section Historico-philologique, Skopje 1949, pp. 3—151), a donné a l'auteur su'et à écrire.

Dans l'introduction l'auteur présente quelques faits au sujet de Jordan Hadži Konstantinov Džinot écrivain macédonien et de l'importance de sa bibliothèque, en donnant quelques faits inconnus de son histoire.

En passant sur l'examen de la Description de la bibliothèque de Džinot, l'auteur a démontré dans onze paragraphes, les bons et mauvais côtés de la Description.

1. Il constate que la Description n'est pas donnée de la manière accoutumée telle qu'on donne des descriptions de bibliothèques. L'auteur trouve critiquable chez l auteur de la description: d'abord qu'il s'éloigne sans aucun besoin du thème principal du travail: la Description de la bibliothèque; ensuite qu'il ne peut pas se retrouver dans la grande matière qui est mise à sa disposition.

2. La chose qui le fait s'éloigner de la matière principale du travail se reflète en ce que l'auteur de la Description parle de divers questons qui n'ont pas de relation, ou bien ont seulement une relation accessoire avec Džinot. Ainsi l'auteur de la Description n'a pas beaucoup amélioré la connaissance de Džinot car la plus grande partie de ses faits étaient connus à la science, et d'autres sont mal transcrits et pas bien expliqués. Dans ce paragraphe l'auteur donne quelques exemples de mauvaises interprétations des matières connues; aussi il est fixé qu'il y a des répétitions fréquentes, comme des exagérations dans la détermination de la valeur de Džinot et de sa bibliothèque.

3. Dans le travail de l'auteur de la Description on trouve beaucoup d'inconséquences au point de vue technique: les titres des ouvrages ne sont pas donnés de la manière habituelle dans la bibliographie, mais tout à fait d'une manière mécanique; il emploie les abréviations d'une manière qui n'est pas conséquente. L'auteur trouve qu'une grande partie des suppléments les photographies, ne sont pas réussies et que les lecteurs n'en peuvent rien voir.

4. Quoique l'auteur de la Description dans le titre de la description promet qu'il parlerait des autres livres de la bibliothèque de Džinot, parle de telles oeuvres qui ne se trouvent pas aujourd'hui dans cette bibliothèque. De ces oeuvres l'auteur de la Description parle en se basant sur une description de la bibliothèque de Džinot donnée d'auparavant. L'auteur considère, que l'auteur de la Description a bien fait en élargissant sa Description sur de telles oeuvres et ajoute que dans ce sens là l'élargissement de la Description serait plus utile. L'auteur de sa part cite plusieurs journaux et un grand nombre d'écrivains macédoniens, serbes, bulgares, russes, de qui Džinot avait certainement les écrits dans sa bibliothèque.

La plus grande faiblesse de la Description consiste en ce qu'elle contient des descriptions d'ouvrages, environ 70% de tous les ouvrages qui se décrivent, au sujet desquels on n'a aucun temoin qu'ils sont des livres de la bibliothèque de Džinot. Comme exemple l'auteur cite deux livres, dont l'un est imprimé quinze ans après la mort de Džinot et l'autre a été apporté à Veles trente ans après que Džinot se trouvait entre les morts. L'auteur de la Description nomme la plus grande part des livres — vieux imprimés, quoique ici il n' y ait pas de vieux imprimés.

Dans le groupement des livres, l'auteur de la Description n' a pas très bien agi. Entre autre il a permis qu'un nombre de livres s'égare là oú n'est pas leur place (parmi les livres serbes il y en a un macédonien, et un russe, parmi les livres bulgares — un russe, parmi les grecs — un bulgare; un groupe special de livres latins est fait pour deux — livres grecs!).

5. En écrivant au sujet de la richesse de Veles en vieux manuscrits l'auteur de la Description montre une connaissance de cette question pas assez grande.

6. Parmi les plus faibles côtés de la Description est celui qu'un grand nombre de livres, on peut dire à peu près tous les six livres, ne sont pas décrits La „description" de ces livres est celle d'un amateur. Le souscripteur donne une description des livres qui ne sont pas bien décrits,

7. Dans la Description on trouve beaucoup de fautes de gengres divers; l,auteur en montre un grand nombre.

8. Comme grand défaut dans la Description est la lecture inexacte de divers inscriptions qui se trouvent dans les livres. Sans aucun besoin sont écrits les notes marginales de Džinot. Toute la Description est ornée de ces notes marginales, de même que les marginales occupent à peu près la dixième partie de tout le livre. Les marginales de Džinot ne représentent rien d'autre qu'un signe pour détérminer la table de matière du texte.

9. Dans la Desciption on trouve de fréquentes réimpressions des matières qui n'ont aucune relation avec la bibliothèque de Džinot et qui ne sont pas assez exactement réimprimées.

10. L'auteur de la Description ne tient pas conte de l'exactitude; de la matière qui est ajoutée il fallait donner pour une raison économique et pratique des abreviations de même que quand il citait la litterature, il ne fallait pas la citer en diverses variantes.

11. Pour sont travail l'auteur de la Description se servait de quelques matières d archives. Ces matières représentent une nouveauté dans. l'ouvrage, mais sa manière d'agir dans l'utilisation de cette matière n'est pas assez critique.

A la fin l'auteur conclut que le travail de M. Šoptrajanov ne peut pas rendre service aux besoins de la science.

ГОДИШЕН ЗБОРНИК
НА ФИЛОЗОФСКИОТ ФАКУЛТЕТ НА УНИВЕРЗИТЕТОТ ВО СКОПЈЕ
Историско-филолошки оддел
Книга 4 (1952), № 7
ANNUAIRE
DE LA FACULTÉ DE PHILOSOPHIE DE L'UNIVERSITÉ DE SKOPJE
Section historico-philologique
Tome 4 (1952), № 7

Г. Шоптрајанов

# НЕКОИ ПОЈАСНЕНИЈА ЗА БИБЛИОТЕКАТА НА ЏИНОТ

G. Šoptrajanov

# QUELQUES ÉCLAIRCISSEMENTS CONCERNANT LA BIBLIOTHÈQUE DE DŽINOT

Скопје — Skopje
1951

Ѓ. ШОПТРАЈАНОВ

# НЕКОИ ПОЈАСНЕНИЈА ЗА БИБЛИОТЕКАТА НА ЏИНОТ

— Одговор на еден напис —

За мојот труд *Библиотеката на Јордан Хаџи Константинов Џинот* досега се појавија два одзива. Прво, статија [од Д-р Иван Есих:] *Hrvatska knjiga u biblioteci makedonskog preporoditelja (Sveučilišni list* (Zagreb) од 28. VI. 1951 г.) и, потоа, напис од Хараламлија Поленаковиќа: *За библиотеката на Џинот (Годишен зборник* на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје, историско-филолошки оддел, кн. IV (1951), № 6; стр. 3—26 + резиме).

Во написот на П. има извесни оправдани забелешки, но поради тоа што во него има погрешни теоретски поставки, неверни тврдења, произволни заклученија и др., присилен сум накусо да одговорам[1]).

## I

Не сум претендирал и не претендирам на непогрешност и потполност. Од разни причини, во мојот труд се сторени извесни мали грешки и пропусти, што секако било добро да се избегнат, но полошо е што П., кога ги изнесува, редовно ги претставува на особен начин и со преувеличување.

1. Печатните словни грешки се сторени, воглавно, на грчкиот текст поради тоа што, како што на стр. 78 бел. 1 од мојот труд е објаснето, бидејќи печатницата не располагаше со верзални букви, заглавијата на опишаните грчки книги беа отпечатени со гармонд. По таков начин, печатарите (книгата се печатеше во Белград и самото тоа создаде тешкотии), предавајќи ги верзалните букви со гармонд, беа присилени да ги покажат и сите знакови што неминовно се појавија и им создадоа големи тешкотии. Макар дека коректурата и др., од горните причини, ја вршеа стручни лица, сепак

[1]) Мојов одговор беше напишан во многу поголем обем и со поголема аргументација, но поради тоа што Редакционист одбор ми го ограничи просторот, го давам во скратена форма и во изводи.

останаа извесни грешки и затоа што, при корегирањето на едни, печатарите правеле други, нови грешки. Ова на П. му е познато а го искажа и со „...коректурата ја вршеше и самиот автор“ (стр. 11). И на другиот текст, на кој јас ја вршев коректурата, сторени се извесни словни грешки, како на пр.: паргаменту, нам. пергаменту; библеотека, нам. библиотека; утврува, нам. утврдува; томе, нам. томъ; краматіци, нам. грамматіцѣ; Гвалички, нам. Галички; г), нам. д) и сл. кои ни најмалку не се во таков број и од таков карактер како што П. ги прикажува. „Разновидните грешки“ што П. ги завива во просто цитирање на броеви од опишаните книги, сразмерно со големината на мојот труд и предвид на тоа дека текстот беше извонредно тежок и имаше големи тешкотии околу печатењето, може слободно да се рече дека нити се многубројни нити се пак од таков карактер да го изменуваат текстот или да пречат на неговото разбирање. Ако било која од нив е од посуштествен карактер, П. немаше да премине преку неа и ќе ја изнесеше пропратена со особен коментар. Приведените примери од П., како „место нравоучение — дава правоучение“, „А - Д, место А - Л“ и сл. (стр. 19), го потврдуваат горереченото.

2. Верно е дека при цитирањето литературата е дадено *Братство*, нам. *Брасшво; Минало*, Българско - македонско списание, нам. *Минало*, Българо - македонско списание; *Гласник Дружества Србске...*, нам. *Гласник Друштва србске...* При ова секој може да види дека сé тоа се ситници што немаат битен карактер, макар дека подобро ќе беше ако се избегнаа. Но, навистина е чудно што по повод на ова П. прави големо прашање кое го окарактеризира дури и со купечкиот збор „акрибија“, која всушност наполно е отсутна во неговите печатени работи, па и во неговиот напис. Да спомнам само неколку слични примери од неговиот напис: П. дава „Цариградски вестник“(и „Цариградски...“, стр.12) и „Цариградски весник“ (стр. 24), а треба *Цариградски вѣстникъ;* „Българија“ (стр. 12), а треба *Българія;* „Дунавски лебед“ (стр. 12), а треба *Дунавскый лебедъ;* „Български преглед“ (стр. 24), а треба *Български прѣгледъ;* „Описот на Славјанските ракописи в Българската Академија...“ (стр. 15), а треба... *Славянски ръкописи въ Българската академия;* „Гласник Друштва српске словесности“ (стр. 4,22), а на стр. 25 предлага „Гласник Друштва Србске словесности“, а треба *Гласникъ Дружтва србске словесности* (за св. I - III) или *Гласникъ Друштва србске словесности* (за св. IV—XVI), итн. Кога П. мене ме критикува, предлага едно, а кога самиот истото го употребува, постапува поинаку, и погрешно.

Макар дека во својот труд изнесов огромен број важни и точно препишани записки, приписки, маргинални белешки и сл., поради тоа што, од технички причини, не е

дадена една записка или што две други не се дадени во онаков вид во каков тој ги прикажува, П. прави долги и излишни коментари и заклученија кои всушност го покажуваат карактерот на неговиот напис. Така, по повод записката на книга бр. 31, наместо да направи една куса констатација која сама по себе би била достаточна, П. прави долг коментар. А пак, поради тоа што напишаното беше бледо, што и самиот тој го потврдува, и несакајќи да правам претпоставки, јас го изнесов само тоа што со сигурност можев да го констатирам. – Записката кон бр. 56 гласи: *Надлѣжитъ па: Дамаскин8 рылц8. въ Плáвдúнъ || 1845 фемр8аріа 5*" а не „Надлежит папа Дамаскину Рилцу" како П. ја транскрибирал и скратил. Грешката во мојот текст е само во тоа што при печатењето нам. 8 е дадено ъ а *па:* како *на:*. – Меѓу другото, и податокот од П. „историја" на библиотеката на Џинот гласи: *Йорданъ. Х. Константиновъ Джинотъ една библеотека,* а не: „Јордан Х. Константинов една библеотека", како П. неточно (и излишно) го дава на стр. 5 од својот напис. – Подобро би било за П. да не изнесува свои неуеднаквености, пропусти и др. барем тогаш кога критикува за очигледни печатни грешки и сл.

3. Од техничка грешка, поради која неточно е предадена една година, а која беше исправана (и впрочем не е важна за предметот), П. прави големо прашање и изведува констатација како божем погрешно сум го интерпретирал Ст. Станојевиќа. Цитатот од Станојевиќа, меѓутоа, не го дадов за датумот ами за да се види и таа дипломатска интервенција за ослободување на Џинот. А таа уследила и затоа што некои дипломатски претставници во Цариград биле заинтересирани за книгите и ракописите на Џинот. Во случајот тоа е битно а не годината, ситница на која П. без потреба ѝ дава големо значење дотолку повеќе што од новиот архивски материјал, што го изнесов пред тоа во мојот труд, се гледа како станувало тоа. Од ситницата, П. не го гледа важното.

4. Од технички и објективни причини, во дадениот момент не се опитав, освен во еден случај, да ги утврдам заглавијата на оштетените книги. Имав намера подоцна да го сторам тоа. Но тоа нешто П. го исползувал и, што е лошо, на особен начин го претставува – како божем погрешно сум ги опишал. Меѓутоа, оштетените книги всушност не се опишани ами се само спомнати. А, пак, за описот на неоштетените книги, кои се потполно и правилно библиографски обработени со нужната „тачност и прецизност", ќе биде збор подолу.

Написот на П. е полн со противречности. Така, од една страна: „Најголем дел од тие книги [во описот] не претставуваат ништо особено за нашата културна историја“ (стр. 12) а, од друга: „Да би им олеснил користењето со книгите на оние што се интересираат за библиотеката на Цинот, односно на оние што сакаат да се запознаат со дел од лектирата на велешаните во XIX век, овдека ги дополнувам описите на поголемиот дел од недоволно опишаните книги во Опис от на Ш...“ (стр. 16). Ако за тие и таквите книги не може да се претположи оти се од Цинот, како што тврди на стр. 13, и ако не се важни за нашата културна историја па и за лектирата на Цинот, зошто тогаш П. се занимава со такви книги и го дополнува дури нивното заглавие со онакво образложение? – Јасно е дека и во ова се гледа оти кај П. има разидување помеѓу сопствена постапка и празни зборови што служат за критика. За да покаже, пак, дека и тој нешто направил во врска со библиотеката на Цинот, П. потоа ги изнесува своите резултати: од 26 спомнати или недоволно опишани книги поради тоа што беа оштетени, на 8 книги ги утврдил заглавијата, на 8 ги дополнил, но на 10 ги оставил така како што се во мојот опис. Ами скоро половината, макар и ситна, несвршена работа? Кога П. си поставил специјална задача да ги утврди заглавијата на оштетените книги, требало да иде до крај и тогаш, кога ќе ја свршел дефинитивно работата, да го објавел резултатот. Вака, свршил нешто, дошол до нешто и веднаш побрзал таа мала, наполу свршена работа, да ја објави и со неа да го негира она што неговиот претходник го сторил. Навистина, за П. пабирците како да се поважни од сѐ.

5. При правењето замерка во однос распоредот на опишаниот материјал П. прави чудни формулации. Од една страна: „И распределбата на книгите, според јазикот, е неоправдана“ а, од друга, било „секако практично“ што сум ги „одвоил словенските книги во една општа група“ (стр. 14) и, порано, „принцип [по кој книгите во описот се подредени според јазикот на кој се напишани заглавијата], со кој можеме да се согласиме“. Како што се гледа, сѐ тоа се формулации од желание да се каже што било и како било да било — за разни нешта се искажува така како да се однесува на едно исто.

Сметам дека е правилно што направив распоред, што приложив еден принцип. Познато е дека има разни начини и разни принципи во библиографството. Јас барав практичен начин и затоа се раководев од принципот да не внесувам комплицираност. Целиот материјал го дадов како целост затоа што произлегува од едно место и се наоѓаше, со мали исклучоци, на едно место (во Музејот при гимназијата во Титов Велес). Сепак, за поголема прегледност, книгите ги распределив

според јазикот на кој беа напишани заглавијата, а потоа по годината на изданието. За да биде олеснето ракувањето со ваквиот хронолошки ред, дадов и регистер кој не само помага за брзо ориентирање во однос имињата спомнати во трудот, ами го заменува и азбучниот ред во описите што П. го препорачува.

Од технички и објективни причини, не навлегував во содржината на книгите, ами го опишував само нивното заглавие и посетнешните записки, приписки и сл. Книгите под бр. 154 и 155 се покажани како латински затоа што имаат латинско заглавие. *Хрестоматијата* од Неофит Рилски е издадена со две заглавија - словенско и грчко. Види Н. Рилски: *Избрани съчинения* (София, 1937), каде што, на стр. 14, дословно се вели: „*Христомаѳія славянскаго языка* (която има и гръцко заглавие)". Мислев оти опишаниот екземплар е од оние со грчко заглавие. Затоа е ставена мегу грчките книги. Оправдана е забелешката оти речникот на Пулевски треба да се стави во посебен пододдел, а книгата под бр. 47 да се вклучи во групата руски книги.

Рускиот ракопис, кој има и година на корицата, и руската географска карта вклучени се мегу руските книги по хронолошкиот ред, затоа што е излишно да се прави специјален пододдел за еден ракопис, кој не е ракопис од родот за кој зборува П., и друг таков за една карта. Сметам дека е доста-точно нивното спомнување во заглавието на словенската група книги. Се работи за упростување а не за „потполно механичко" постапување. Поради печатна грешка, пред чешката книга стои г) нам. д), што секој, па и П., лесно може да констатира оти нема никаква важност.

6. На особен начин, П. прави забелешка во врска со изватките што ги дадов од описот на *Животъ краля Стефана Дечанскогъ* што го направил Ј. Шафарик и од записките што ги испишал Јастребов од ракописи што Цинот ги продал на Народната библиотека во Белград. Познато е дека за ракописната збирка на Цинот многу се зборува, но никој, освен Шафарика, Јастребова и Љ. Стојановиќа, не опиша такви ракописи од Цинот и не се знаеше што тие претставуваат, каква вредност имале. Затоа јас изнесов изватки од нив за да покажам, како пример, како изгледале материјалите што произлегуваат од библиотеката на Цинот, до кои, често, се доагало по дипломатски пат и со дипломатска интервенција. Префрлувањето, пак, за обогатување на српската наука со некакво мое „издание", навистината покажува со какви неумесни забелешки се служи П. во својот критичарски потхват.

7. По повод теоретизирањето на П. во врска со начинот на употребувањето архивскиот материјал може слободно да се рече дека тој непотребно „создава бркотница". Штом

во својата пракса издал или спомнал некои архивски документи, П. си вообразува дека може да дава високомерни поуки. Авторот на трудот има право да процени кој архивски материјал е од поголемо а кој од помало значење и, сообразно со тоа, да го даде во целост или во извод, во главниот текст или под линија и со букви какви што тој ќе одреди. Јасно е дека П. создава бркотница, затоа што во науката не се работи по еден шаблон.

II

1. Не го оспорувам фактот дека книгата опишана под бр. 14 не може да произлегува од библиотеката на Џинот, односно дека тој не можел да се служи со неа. Најверојатно е дека до таа погрешка дошло на тој начин што во моментот на опишувањето книгата, на картонот на кој сум ја опишал, наместо 9 сум забележил 4, и така годината 1897 била забележена 1847. Самиот факт дека таа книга го добила хронолошкиот ред од 1847 г. (вклучена е меѓу книгите од 1847 г.) го покажува тоа. Грешка од ваков или сличен карактер може да се случи, а не еднаш се случила и на П. Но тој во својот напис сите работи ги претставува во уголемени сразмери. Еднината, макар и од незнатно значење, ја претставува со множина: „Меѓу овие книги има и такви за кои веднаш ќе докажам дека не се од библиотеката на Џинот, бидејќи се напечатени на десетини години после смртта на Џинот, односно можеле да дојдат во Велес на триесетина години после смртта на Џинот“ (стр. 13) и приведува една книга — таа под бр. 14. Но, за да ја оправдае множината, П. кон неа ја приклучува и свеската од списанието Revue des Deux Mondes од 1852 г. Сега П. тврди дека „... ова списание нема никаква врска со библиотеката на Џинот, бидејќи тоа стоеше во заоставштината на Караџиќа до 12. II. 1895, кога е од Српската академија испратено до Народната библиотека во Белград (бр. 8552/256 Вукова заоставштина), каде е заведено под бр. 15.906/8⁰ (Каталог Српске Народне библиотеке у Београду, књижевност инострана, део III, Београд, 1889, стр. 425)“ (стр. 13). Сé додека не се изјаснат извесни работи, имам основание да се сомневам во оправданоста на П. тврдење и во логичноста на неговиот цитат затоа што не е јасно: а) како може заоставштината на Вука, предадена во 1895 г., да биде заведена во Народната библиотека во 1889 г., шест години пред предавањето (бројот 15.906.8⁰ се наоѓа во *Каталог Српске Народне библиотеке у Београду*, а тој е отпечатен во 1889 г.); б) како може на тоа списание, што според П. „веројатно“

било испратено во Велес од Народната библиотека во Белград, да нема печат, сигнатура или број од истата; в) како може Вук Караџиќ, кој е умрен 1864 г., да го прима тоа списание во 1886 г., затоа што во спомнатиот *Каталог...*, на стр. 425, што П. во поткрепа на своето тврдење го цитира, стои дословно: „Revue de deux mondes. Table générale. 1831—1886. Paris. № 15.906. 8⁰“. Освен тоа, имам впечаток оти под бр. 15.906.8⁰ во Народната библиотека е заведена свеска во која е дадена содржината на списанието — Table générale, а не и сите други свески. Бројот на Народната библиотека се однесува на таа свеска, а не на онаа од 1852 г. што јас ја опишав под бр. 157 од мојот опис. Но, дури кога под тој број би биле заведени сите годишта на списанието од 1831—1886 г. како заоставштина на Вука Караџиќа, П. треба да докаже оти Караџиќ тоа списание го добивал уште дваесетина години после својата смрт. Покрај се́, може да се допушти дека тоа списание, како дупликат, во Велес го испратило Српското учено друштво а не Народната библиотека. Од изложеното произлегува оти, се́ додека не се изнесат нови убедливи докази, ќе има веројатност да се допушти оти и свеската од вопросното списание е од библиотеката на Џинот и дека имам основание да се сомневам во оправданоста на тврдењето на П. и покрај многуто негови броеви, цитати и датуми кои се во очигледна нелогичност и противречност. Но, дури и кога би се докажало сегашното тврдење на П. и за ова списание, се́ додека за секоја изнесена во описот книга со факти не се докаже дека не могла да произлегува од библиотеката на Џинот односно дека тој со неа неможел да се служи, не може тој случај да важи и за „скоро сите останатите книги...“ (стр. 13), како што произволно тврди П.

2. Во својата тенденција за омаловажување мојот труд, П. приложува чудна пракса: по повод на некоја ситница прави диверсија и покажува излишна ученост. Така, по повод на тоа што сум рекол дека Џинот, поради зафатеноста на масата со книги, бил понекогаш присилен да пишува на колената, нам. на коленото, П. нашироко расправа како се пишувало приведувајќи пример од Охрид и народната поезија, макар дека тоа нити е битно нити пак тука му е местото да се расправа. Сепак ќе речам дека на мојот критичар би можел нешто да му покаже и отисокот од печатот на Захарија Петрович, објавен на стр. 48 (сл. 5 и 6).

3. Јас немав намера, со познати факти, да го претставувам богатството на Велес со ракописи (како што всушност тоа го прави П. на стр. 15), ами изнесов нови, необјавени документи што ги најдов во Државната архива во Белград, во кои е даден попис на многу ракописи на пергамент и хартија и 249 одн. 287 парчиња стари пари што од Велес

се однесени во Белград и таму продадени на Народната библиотека. Овие нови документи П. не само ги премолчува, ами и ги завива во цитирање дела во кои порано се опишани ракописи што се однесени од Велес, што, и без неговото „дополнување“, се знае. Не во „уводната глава“, ами во белешка под линија во I поглавје од мојот труд, за поткрепа на новите, дотогаш необјавени, документи за ракописи и стари пари, изнесов сосема мал дел од познати податоци за ракописи однесени во Софија. Не за да го прикажам „богатството“, ами, како пример, да покажам дека од Велес се однесени и други ракописи.

III.

1. П. не бира ни изрази нити пак се колебае да најде повод за негирање резултатите од мојата работа. Така, во врска со мојата констатација (стр. 40 од мојот труд) дека „во своето проучување на документите во врска со културното возродување на Македонија утврдив дека еден дел од книгите на Цинот непосредно после неговата смрт . . .“ (и следуваат непобитни резултати од моите проучувања), откако ги премолча фактите и тоа го нарече „декларативност“, П. бара да види документи. На П., изгледа, не му се достаточни несомнените резултати од проучувањата изнесени во мојот труд ами бара „документи“, истиот тој што, пред тоа, вели: „Од дописите на Цинот, објавени во Цариградски вестник, и нарочито од необјавената негова преписка, се гледа дека тој одржувал широки врски . . .“ (стр. 4). Кај П. од необјавена преписка се гледа ова или она, а во изнесените несомнени резултати од моите проучавања имало „декларативност“!

2. П. упорно настојува на секој начин да го омаловажи мојот труд. При тоа тој изнесува непрецизни дури и неверни работи. Таков е случајот кога П. како да не сака да прави разлика помеѓу опис и список на 20 книги. Така, кога тој вели: „Оттука имаме за библиотеката на Цинот и пооделни описи. Прв поопширен опис на библиотеката на Цинот даде Коста Дошен во својата расправа: Славено-сербско училиште . . .“ (стр. 6), што, во поинаква форма, го има искажано и на друго место, би се останало со впечаток дека пред Дошена е даден некаков опис на библиотеката на Цинот што не е опширен опис (а има опис само на пооделни ракописи). Од друга страна, макар дека е познато оти Дошен не дал опис на библиотеката на Цинот, П. сепак прави такви формулации кои би могле да заблудат. Факт е меѓутоа дека, во статијата *Славеносербско училиште Св. Георгија у Велесу* (*Летопис Матице српске*, кн. 310, св. 1 (1926) и сепарат), Дошен дава список на 20 книги што произлегуваат од библиотеката на Цинот:

„Неће бити без интереса да споменем неколико књига...“ (стр. 7 од сепаратот) вели Дошен дословно. Од тоа што Дошен спомнува некои книги од многуте такви, П. прави „опис“ со цел да претстави како божем пред мене, помеѓу другите, Дошен направил „прв поопширен опис“, а пак мојот „опис“ (мојот монографски труд за библиотеката на Џинот П. често, но не случајно, го претставува како „опис“ и „Опис“), се јавува по него, што П. јасно и го кажува малку понатаму: „Со работата на Ш. нашата наука се обогати уште со еден опис на библиотеката на Џинот, сега покомплетен “ (стр. 6). Но бидејќи се знае дека Дошен не дал вистински опис, П. дообјаснува: „Зборејќи воопшто за велешката школа и за работата на Џинот, Дошен ги поменува заглавијата на преку 20 книги од библиотеката на Џинот“ (стр. 6) и, по таков начин, сам го побива она што пред тоа го рече и пага во очигледна контрадикција.

3. На цела страница, со празни зборови, П. објаснува некаква моја „раководна мисла“, која, според него, се состоела во тоа „...да се напечати сѐ што е напишано и напечатено во еден период да би им се дала можност на луѓето од науката да ги проучат тие материјали!“ (стр. 7); „...зашто би ги препечатувале, да речеме Различните поучителни наставленија и др. дела на Јоаким Крчовски, или Служение еврејско, или сл. други работи?!“ (стр. 7), се чуди П. за нешто што јас не сум го сторил а што всушност тој има направено во својата пракса. Секој може да види, а и самиот П. го видел, дека ниту сум препорачувал да се препечатуваат ниту пак сум ги препечатувал книгите од епохата, ами само искажав мнение оти треба да се објават материјалите од епохата (податоците за книгите од епохата, архивските документи, преписките, резултатите од теренските проучувања и сл.) за да можат да се проучат и, врз основа на такви проучувања, да се изработат целосни и синтетични трудови. П. не ме разбирал или пак, што е полошо, неверно ја претставува мојата мисла.

4. Секој може да види дека во првото поглавје од мојот труд за прв пат е даден потполн историјат на библиотеката на Џинот. Вистина при тоа е искористена литературата што постои, но во многу поголем сразмер е даден и нов богат архивски и теренски материјал, што и самиот П. на друго место (стр. 6) го признава, врз основа на кој документирано, на 40 страници, го дадов тој историјат. Меѓутоа, П. тоа или го премолчува или го омаловажува претставувајќи го произволно како „познати факти“. Тоа, индиректно, го прави и со изнесувањето на еден вид своја „историја“ од која спомнува „три интересни податоци“ (стр. 4) и тоа, не баш случајно, само оние што се во врска со него, макар дека, со исклучение на првиот, тоа се, ако

се послужи човек со неговото разбирање, веќе познати факти. Првиот податок, единствено нов, е извадок од писмо на Џинот. Но П. не се задоволува со неговото објавување, ами вади заклучок дека, во време на првото свое искушение, библиотеката на Џинот „. . . била скромна и можела да се смести во една бочва“ (стр. 5). Библиотеката на Џинот можеби во она време била скромна, но тоа не може да се докаже со „бочвата“. Но самиот факт што на Џинот некој од пријателите му соопштил за намерата на владиката да му ги одземе книгите покажува дека на таа библиотека, уште тогаш, ѝ се оддавало значење многу поважно од заклучокот на П. направен со „бочвата“. П., кој произволно тврди дека „Ш. не успеал доволно прецизно, критички и точно да го искористи и употреби обемниот материјал што го прибрал“ (стр. 6), покажува дека единствениот нов податок не умее правилно да го оцени.

Другите податоци се веќе познати: првиот е објавен во мојот труд на стр. 41 бел. 1, а вториот - во в. *Нова Македонија* од 24. XII. 1950 г., така што нивното повторно „објавување“ од страна на П. би било излишно.

5. На повеќе места П. произволно и противречно тврди дека во мојот труд биле изнесени непотребни или познати факти, а при тоа самиот тој во својот напис изнесува речиси само познати факти, меѓу кои и такви што јас пред него ги изнесов во мојот труд. Така, на пр., макар дека со неа ништо ново не кажува, П. ја цитира статијата на Џинот отпечатена во *Цариградски вѣстникъ* од 19. IV. 1852 г. и ја дава одломкава: „Ете има 12 лета како все еднако собирам различни славјански и инострани книги . . .“ (стр. 4), а при тоа не кажува дека таа одломка е изнесена во мојот труд на стр. 25-26 со оригинално писмо, а не транскрибирана како кај него.

6. Тргнувајќи, пак, од погрешно замислена поставка дека мојата „главна задача е опис на библиотеката на Џинот“ (стр. 8), П. се опитува да негира сè што изнесов за историјатот на библиотеката на Џинот и, накусо, за нејзиниот сопственик како личност. Објасненијата во предговорот како и самото заглавие и подзаглавие на мојот труд покажуваат дека П. погрешно ја замислил „главната задача“ или пак не ја догледал. Освен тоа, П. би требало да може да види оти онаквата библиотека, за која со восхит се зборувало, која за поробувачите претставувала дури и опасност (тоа се гледа и од единствениот нов податок што тој го изнесе во својата „историја“ на библиотеката - писмото од 23 април 1856 г.) не може наполно да се одвои од личноста на нејзиниот создател и сопственик. Благодарение и на таквата своја библиотека, како и активниот духовен интерес, Џинот и интелектуално и морално се издигнал над својата средина и се еманципирал од нејзината заостанатост.

Тој е, за она време кај нас, со широки познанија, кои ги црпе од книгите, па внесува дури и реформи во училишниот живот. Сé тоа, донекаде, влијае и на неговиот приватен живот - се облекува на европски начин, станува вегетеријанец, живее скромно, но дејствува смело (а сè тоа накусо е изнесено во белешка под линија). Тоа што тој го изнесува во своите проповеди и во училишната дејност, го покажува и во својот приватен живот. Да се зборува за таква библиотека и сосема накратко да не се покаже што таа претставувала и за средината и за нејзиниот сопственик, значи да не може да се оцени нејзиното значење. Ако главниот фактор - библиотеката или нејзиниот двигател - сопственикот се одвојат од општиот амбиент, кој накратко е покажан во трудот, губи и едниот и другиот. Би загубил, донекаде, и самиот труд. Кога со подигравки и „аргументи" (како „вегетеријанец", „манџи", од П. извадени од контекстот а во мојот труд спомнати во белешка под линија за поткрепа на накусо оцртаниот духовен и физички лик на Џинот), тврди дека не сум „водел сметка за својата задача [всушност недогледана од П.], објавена во заглавието на расправата" (стр. 8), П. покажува дека или не сака или не може да го види и оцени она што на Џинот па и на неговото време фрла нова светлина.

7. Ми се чини оти нема неточно интерпретирање на изворот, а уште помалку е „груба грешка" (стр. 8), што сум рекол „кон средината на XIX век велешкиот владика (Грк) Игнатиј ги обиколил сите манастири..." затоа што тој во 1842 г. бил мртов. „Кон средината..." не значи во средината нити пак така треба да се толкува.

8. Макар дека во мојот труд нема хиперболизирања, сепак П. дури наоѓа и „грешки" кои иделе од „бројните хиперболивирања за значењето на Џинот, за вредноста на неговата библиотека, за значењето на неговиот печат, и сл." (стр 9). При ова П. заборавил дека во истиот напис, помеѓу другото, вели: „Џинот е еден несомнено многу значаен лик..." (стр. 3) или: „Кога на библиотеката на Џинот ѝ се посветува толку внимание - и не незаслужено..." (стр. 11) и сл., и по таков начин сам го одобрува тоа што го критикува.

9. Пак со провидна цел, П. тврди дека „...на авторот често му се догодува некои работи, непотребно, да ги повторува по неколку пати" (стр. 9) и приведува примери: „Така, на пример, за печатот ќе збори на стр. 49—50, 73- 74, 123..." Работата, меѓутоа, е во следното: на стр. 49—50 само е опишан печатот на Џинот, бидејќи во трудот прв пат тој се јавува на книга што е опишана на таа страница. Но отисокот од печатот што е на таа книга не е јасен. Тоа е причина што сликата на печатот ја дадов на стр. 73, бидејќи отисокот од печатот што го најдов на таа книга беше сосема

јасен. Тука не дадов опис, ами само податоци за неговото пронајдување и објаснение на неговите сижилографски елементи. На стр. 123, освен што е употребен зборот „сижилографско“, воопшто не се зборува за печатот нити пак таму тој се спомнува. Јасно е дека П. ги измислува „поновувањата“. Другото „поновување“: „за А. Палашов на стр. 37—39, 74—75“ е уште покарактеристично. Еве за што се работи. На стр. 37—39 е покажана културната дејност на Палашов во Велес во врска со образувањето на библиотека во училиштето при параклисот св. Ѓорги, каде што, подоцна, биле пренесени книги од библиотеката на Цинот. На стр. 74—75 се зборува за Палашов, но не во врска со училишната библиотека, ами по повод печатот на Цинот и евентуалното учество на Палашов во неговото изработување. Тука не се работи за никакво повторување, а за логичко и сообразно на целта изнесување материјалот на соодветно место и за негово поврзување со она што следува. Обратното постапување, како што предлага (и во своите работи постапува) П., е механичко и би создало фрагментарност, вештачко прилепување на одделни партии од материјалот.

10. Во врска со тврдењето: „На читателот не му е јасно што бил Цинот, „библиофил“ или „библиограф““ (стр. 10), може да се рече дека П. насила наоѓал грешки. Колку што, според П., Цинот е „патеписател“ и „новинар“ (стр. 3), толку е библиограф и, особено, библиофил.

11. Во усрдното барање аргументи против мојот труд, П. применува чудна пракса да дојде до нив: извадени од контекстот, две различни положенија соединува и вади произволни заклученија. Така, П. вели: „Има кај Ш. и некои други грешки, непрецизности, како што е овој случај: „[А. Палашов] бил опфанат од просветителските идеи на Србите од преку Дунав“ (стр. 75). Пред тоа Ш. збори дека Палашов „образованието си го добил во Земун и Пешта“. Дека Земун не е преку Дунав, тоа му е познато и на Ш.“ (стр. 10). После вакви „грешки“ П. вели: „грешки од ваков карактер има уште многу кај Ш.“ (стр. 10). А колку се сериозни вакви комбинации и заклученија — оставам да го реши читателот.

12. Изнесувајќи го историјатот на библиотеката на Цинот, констатирав, во белешка под линија, дека после неговата смрт останале пари и дека тие биле од скапоцените ракописи и книги што Цинот ги продавал. Сестра му Маца, за која се вели дека ги прибрала тие пари, со нив направила аналој во дворот на црквата св. Спас, во средината на кој е поставена плоча со натпис како што е покажано од мене а не онака како што е даден од Филиповиќа. П. или не сака да ги знае работите или пак, макар и јасни, ги претставува неточно — прави дури неверна забелешка за правописот, тој

што нигде не го спазува ними кога цитира нити пак кога „опишува".

13. Макар дека поуката: „Напомените се даваат под црта, или во заграда, или пак на крајот на работата" (стр. 10), е депласирана, сепак П. ја дава само за да каже што повеќе без оглед на тоа дека тој во својата пракса честопати тие разни начини ги применува одеднаш. При се што е ова методолошко прашање од општ карактер и П. нема причина да го покренува, присилен сум да кажам дека, по мое мнение, не секогаш и не во секаков вид научна работа безразлично и било на кој од тие три начина се даваат напомените.

Но кога П. конкретно ја постава работата и авторитетно изјавува: „Но тие [напомените] да заземаат цели страници (стр. 8, 9), не сум видел досега" (стр. 10), покажува дека, во стремежот да изнесе што повеќе „грешки", рескира дури очигледно да се изложи. Ако П. мисли на големината на напомената, нема потреба, а и излишно е, да се докажува оти има и многу куси и многу долги напомени. Големината на напомената зависи од материјалот што во неа е изнесен а не од тоа дали некој, па макар тоа бил и П., видел или не видел волку куса или онолку долга напомена. Дека има и многу долги, знае секој што се служи со стручна литература. П. изјавува дека не видел, а јас би рекол оти можел да види, на пр., во *Политичке и просветне прилике*... од Ј. Х. Васиљевиќа, книга што П. често ја цитира, и тоа на стр. 8—11, 18—21, 35—36, 176—178, 182—183. Ако пак забелешката се однесува на „грешка" од техничка природа — преломот го врши печатарот.

И на крајот од својот напис, само со поинаква цел, П. дава поучителни објасненија како требало да се прават напомените, како: „Во научните работи литературата се одвојува на посебно место, главно, за да се искористи приликата да се дадат знаци за скратеници, со кои ќе се улесни употребата на користената литература" (стр. 25). Меѓутоа, општопознат е фактот дека шаблон при изнесувањето употребената литература нема и П. не може да го наметне дотолку повеќе што и самиот тој, во својата пракса, различно постапува. Се знае дека разни автори различно постапуваат. Поради тоа, кога П. наоѓа „слабост" во начинот на употребата на литературата во мојот труд, јасно ја покажува својата тенденција насила да бара „грешки". Општопознато е дека во секоја монографија употребената литература се издвојува, а во мојот труд, кој има монографска форма, тоа се оправдава и со фактот што досега не е дадена на едно место литературата што се однесува на делото на Цинот. Не можејќи, пак, да направи било каква замерка во однос потполноста на употребената литература, со извинување „Ќе

бидам нескромен...“ (стр. 25), всушност насила, приведува два свои прилога во врска со Цинот, макар дека се знае оти во мојот труд „е земена под внимание само состојбата“ на предметот до „првата половина на февруари 1948 г.“, кога е предаден за печатење (стр. 5, бел. 1 од мојот труд). Двата прилога на П. се објавени после тоа и, логично, не беа земени под внимание. Следователно, секој може да види каква е целта на забелешката како и тоа дали П. навистина е скромен.

14. Во врска со записките, помеѓу другото, П. вели: „... треба да се забележи дека некои од нив се многу интересни [на стр. 6 и 8 употребува „интересантни“] и Ш. добро сторил што ги објавил (бр. 29), додека некои слободно можеа и да не се препишуваат (бр. 57, 71 и др.)“ (стр. 21). Меѓутоа, ако се погледне мојот труд ќе се види дека на книгата под бр. 57 нема никакви записки, што покажува дека П. изнесува и неверни работи само за да изнесе што повеќе „грешки“. Таква е и замерката во врска со точното покажување каде се удрени печатите: „... кога ќе се провери ќе се константира дека податоците не се насекаде точни, туку произволно се дадени (бр. 11, 95: се тврди дека е удрен еден од школските печати, а меѓутоа удрен е друг печат)...“ (стр. 20). И ова тврдење на П. не е верно, затоа што на тие книги навистина се удрени гимназиските печати а не некој друг.

15. Поленаковиќ ми импутира дека свесно сум опишал книги за кои знам оти не се од Цинот. Нему дури не му е достаточно тоа еднаш да го каже, ами, со голема упорност и особено настојување, во разни варијанти, го искажува на повеќе места (стр. 3, 4, 6, 12 три пати, 13). За да го „докаже“ тоа, П. се служи со неверни прикажувања на мојата мисла и постапка. П. дословно вели: „Дека во Описот има и такви книги „кои не се од Цинот“ знае и Ш. (стр. 41). Но додава „Не е исклучено дека и голем број од останатите книги што се споменати (место: опишани) во описот припаѓале на Јордан Хаџи Константинов, макар што на нив нема нити потпис нити пак отисок од печатот“ (стр. 42). Во науката вакви поставки одвај се земаат во предвид, и тогаш кога станува збор за некои ситници. Да му пак уфрлиш во библиотеката на Цинот околу 70% книги што не можеш да докажеш дека се негови, тоа не е наука“ (стр. 12). Соодветното место, што П. го цитира, во мојот труд гласи: „Меѓу книгите за кои што се смета [не сметам јас, ами општо се смета] дека произлегуваат од библиотеката на Цинот, а кои што денеска

се чуваат во Музејот [а не да ги има во „Описот" како што изменил П.) при Велешката гимназија, има и такви кои не се од Џинот, но несомнено има и такви кои произлегуваат од неговата библиотека и со кои тој и неговите ученици редовно се служеле. Това се книгите од следниот опис, кои се нумерирани под: 1, 2, 3... [следуваат 59 броја од мојот опис]. На сите тие книги има маргинални белешки од Џинот или негов своерачен потпис или пак отисок од неговиот печат. Но, не е исклучено дека и голем број од останатите книги што се споменати во описот припаѓале на Ј. Хаџи Константинова, макар дека на нив нема нити потпис нити пак отисок од печатот. Това особено важи за книгите што имаат отисок од гимназискиот печат со текст „Српска краљевска гимназија — у Велесу —" [печатот е удрен непосредно после 1912 г. и затоа во описот е покажано на која книга е удрен] (стр. 41—42 од мојот труд). Од споредбата на двата цитата може јасно да се види дека местото од мојот текст што се однесува на извесни книги што беа во Музејот при гимназијата во Титов Велес, за кои мислев оти не се од Џинот, не ги опишав и не ги вклучив во мојот труд, П. го претставува така како божем во мојот опис свесно сум вклучил книги кои не се од Џинот: „Дека во Описот има и такви книги „кои не се од Џинот" знае и Ш.". Проста но недопуштена работа: „Музејот" П. го заменил со „Описот" и извлекол заклучок — Ш. знае оти има книги кои не се од Џинот но при сѐ тоа ги опишува во својот труд. После ова, секој може да види на што личи ова неверно претставување.

Од споредбата на двата цитата се гледа и тоа дека П. не се задоволил со стореното. Откако го прескокнал оној дел од мојот текст во кој ги изнесувам броевите на книги што несомнено припаѓале на Џинот, П. пак неверно претставува вака: „Не е исклучено дека голем број од останатите книги" итн. и ги поврзува со книгите што не се од Џинот а беа во Музејот, додека во мојот текст таа реченица почнува со „Но, не е исклучено..." и логички се поврзува со мојата констатација за несомнената припадност на Џинот на оние книги што пред таа реченица ги пobројав. Очевидно е дека П. ја прекроил реченицата и ја изменил мојата мисла со цел и со тоа да претстави, да покаже, одново да „докаже" дека Ш. намерно опишува книги за кои знае (ете ја смислата на неговото „знае") оти

не се од Цинот само за да му излезе книгата подебела. Колку една ваква постапка на П. е допуштена — оставам да го реши читателот[1]).

16. На П. како да не му е достаточно што со мои „докази“ (видовме какви!) се опитал да ја оспори оправданоста што опишав и книги за кои со голема веројатност може да се допушти оти се од Цинот или се такви со кои можел да се служи (макар дека на некои од нив самиот П. им го дополнува заглавието со образложение: „Да би им олеснил користењето со книгите на оние што се интересираат за библиотеката на Цинот, односно на оние што сакаат да се запознаат со дел од лектирата на велешаните во XIX век...“, стр. 16). Веројатно затоа, П. одново се опитува тоа да го стори со она што го вика „карактеристики“. — Во врска со П. тврдење за „карактеристиките“ се поставува прашање дали на сите книги од Цинот и, особено, на тие со кои тој се служел, безусловно треба да има тоа што П. го вика една од „карактеристиките“. Јас незнам дали секој, па и Цинот, на секоја своја книга, дури и на таа со која се служел, бездруго треба да ги стави сите или една од „карактеристиките“. П. аподиктички тврди дека-

---

[1]) Се́ ова треба да е подвлечено и поради тоа што мојот текст и мојата постапка се јасни и што на П. му се познати последните перипетии на тие книги, макар дека за прв пат ги виде во 1946 г. За појаснение на горекажаното, накусо го изнесувам следново, што впрочем на П. му е познато од мене, и со тоа го дополнувам историјатот на библиотеката на Цинот. Уште пред 1941 г. знаев дека во Велешката гимназија има книги од Цинот. Кога во првите денови од окупацијата во гимназиската зграда имаше окупаторски германски војници, им обрнав внимание на некои сограѓани и наставници дека треба да се поведе сметка за тие книги. После ослободувањето на гимназиската зграда, некои од наставниците ги собрале и ги издвоиле сите преостанати стари книги за кои мислеле оти се од Цинот. Во 1942 г. ги прегледав издвоените книги (за кои наставниците што ги спасиле мислеа оти се сите од Цинот) и констатирав дека меѓу нив има и такви кои не се од Цинот, но, покрај нив, имаше и такви за кои утврдив дека несомнено припаѓале на Цинот како и такви за кои може да се претполага дека можело да припаѓаат на Цинот или дека тој со нив можел да се служи. За да се спасат од евентуално уништување од бомбардирањата, во 1944 г., под список и со комисиска констатација, тие книги, спаковани во сандак, ги пренесов во манастирот св. Димитрија близу до Велес, каде што беше евакуиран и голем дел од книгите на Народната библиотека во Скопје. После ослободувањето, кога во Скопје со вагон се вратија евакуираните книги, беше донесен и сандакот со книгите на Велешката гимназија. Во 1946 г., пред да биде вратен сандактот назад, П. за прв пат ги виде тие книги. Кога сандакот со книгите се врати во Велес, при гимназијата се образува Музеј, во кој влегоа и книгите на гимназијата што случајно беа пренесени во Скопје и потоа вратени на истата. Поглавните од овие моменти, накусо но јасно, изнесени се во мојот труд на стр. 40. Но П., и покрај тоа што гореизнесеното му е познато, а тоа го има и во мојот труд, ми импутира дека сум опишал книги за кои знам оти не се од Цинот.

сите книги од Цинот ги имаат „карактеристиките“ и недвосмислено вели: „Од преостанатите книги од библиотеката на Цинот се гледа дека тој бил многу педантен човек, кој оставал разни траги на своите книги: на нив редовно се потпишувал, видовме, дури постојано бележел каде, кога и за колку гроша ја купил која книга; на некои книги го удирал и својот печат, а скоро кон сите има сила маргиналии. Тоа се карактеристиките на основа кои со сигурност може да се збори кои се книги од библиотеката на Цинот. Поголемиот дел од опишаните книги од Ш., *немаат ниеден од овие знакови, што збори дека тоа не се книги од библиотеката на Цинот*“ (к. м., стр. 12—13). Самиот овој цитат е полн со противречности. Наместо да покаже дека Цинот на еднаков начин постапувал и дека во овој поглед бил „многу педантен“ човек, тој всушност, како и опишаните книги, покажува дека Цинот нееднакво, различно постапувал: на едни се потпишувал, на други го удирал својот печат а не се потпишувал, на трети го правел и едното и другото, на четврти оставал само маргиналии, и сл. Штом тоа е вака, а не онака како што сака да претстави П., не може ли со голема сигурност да се претпостави оти Цинот имал и такви книги на кои не оставил ни една од тие „карактеристики“? Според мене, претпоставката за таа категорија книги е многу оправдана со земање и без земање во предвид „карактеристиките“, што може да се заклучи и од следното. Во спомнатата своја статија, Дошен вели: „Одмах под бр. 3... налази се књига: *Сочинения*... Године 1915 имали смо четири дебела тома те књиге, које смо имали прилику да покажемо пок. руском публицисти Водовозову, кад је долазио у Велес“ (стр. 10 од сепаратот). Во мојот труд, под бр. 3, 9 и 10, опишани се три тома од таа книга. На првиот том (свеска прва и втора), бр. 3 од описот, нема ниту потпис ниту отисок од печатот на Цинот, а има само отисок од гимназискиот печат со текст „Српска краљевска гимназија...“; на вториот том (втора свеска), бр. 9 од описот, има само отисок од печатот на Цинот, неколку маргинални белешки и отисок од печатот на црквата св. Пантелејмон во Велес, каде што книгата ја пронајдов; на третиот том (петта свеска), бр. 10 од описот, има отисок од печатот на Цинот и тој од гимназијата. — Друг случај: под бр. 6 го опишав том II од *Сочинения*... од Тихон, на кој има потпис на Цинот и отисоци од гимназиските печати, а под бр. 20 изнесов дека пак од Тихон е запазена оштетена книга, за која П. тврди дека тоа е том V од книгата опишана под бр. 6, а има само отисок од гимназискиот печат. Кога има докази дека том II произлегува од библиотеката на Цинот, не може ли да се претположи дека и том V, најден на истото место, произлегува од таа библиотека? Воопшто, кога има и други

такви и слични случаи, можеше да се претположи, можеше да се рече „Но, не е исклучено...“ оти и другите изнесени во описот книги од бив. гимназиска библиотека можело да припаѓаат на Цинот или со нив можел да се служи. Јасно е дека има различна постапка на Цинот и разновидни случаи што налагаше и налага со оваа материја претпазливо и критички да се постапува, а не безрезервно да се отфрла сѐ што ги немало „карактеристиките“. Во работа од ваков карактер не само што не се отфрла сѐ, ами, напротив, се бара секоја веројатност, секоја возможност да се дојде до нов податок, нов прилог од родот на третираната материја. Основани хипотези, основани и поткрепени претпоставки, како што е мојата, дозволени се во науката воопшто, па и во вакви конкретни случаи. Ќе изнесам само пример што ни е достапен. Душан Вуксан, кој со својот труд *Библиотека Владике Рада* направи голема услуга на науката, покрај книгите од библиотеката на Његоша, ги опиша и тие од библиотеката на Петра I (на број 92 во 177 свески на разни јазици) со вакво оправдано образложение: „Да би се тачно видјело, барем и по овим остацима, што је Владика могао читати, потребно је осим његових, да се овдје наведу и књиге његовог претходника Митрополита Петра I“ (*Цетиње и Црна Гора*. Приредило Професорско друштво; Београд, 1927, стр. 208). Уште повеќе. Во таа библиотека Д. Вуксан нашол каталог на петроградскиот книжар Александар Смирдин, на кој имало извесен број подвлечени заглавија на книги. Вуксан, по нивната содржина, мисли оти тоа подвлекување на заглавијата го направил Његош, па вели: „Да ли је те књиге [Његош] набавио не могу поуздано рећи, јер од њих до данас није сачувана ни једна“ (Ibid., стр. 218) и дава детален список на тие подвлечени во каталогот книги (19 на број). И правилно постапил. Кога се има пред себе конкретен материјал, а има макар какво основание да се допушти заклучок оти ова или она можело да биде, тоа се изнесува и констатира. И јас во својот труд постапив така. Сите книги опишани во мојот труд, со мал исклучок (а тоа се само книги за кои има докази оти се од Цинот), се наоѓаа во Велешката гимназија, што се гледа и од фактот дека речиси на сите има отисок од гимназискиот печат со текст „Српска краљевска гимназија...“, кој е удрен непосредно после 1912 г. кога се затечени и инвентарирани од новата, српска, просветна власт. Доказ за тоа наоѓаме во Дошеновата статија што во мојот труд го изнесов на стр. 39 и 40. Дошен е очевидец и нему може да му се верува. Тој недвосмислено вели: „...према књижници доцнијег славеносербског училишта Свето-Георгиевског, коју смо 1912 г. затекли... може се, са великом вероватношћу, закључити да је постојала извесна школа у којој је Ј. Х. Константи-

новић радио... На већем броју књига које су у тој књижници затечене стоји написано да су: свойна J. Х. Константиновића“ (стр. 6); „Све те књиге... имао је и по њима радио J. Х. Константиновић. Оне су доцније прешле у својину славено-сербског училишта Свето-Георгијевског, па су очуване, добрим делом, и до данас“ (стр. 7); „Неће бити без интереса да споменем неколико књига, које се данас налазе у нашој гимназијској књижници а које смо ми затекли у егзархиској прогимназији...“ (стр. 7). Овие факти ги поткрепив и со кажувања на друг очевидец. Ако ова П. не го видел во литературата со која се служи, можел да го види во мојот труд каде што е изнесено на стр. 39 и 40. Важно е дека и од Дошеновото сведочење јасно се гледа дека во прогимназијата во Велес до 1912 г. имало книги од Цинот кои се затечени после 1912 г., инвентарирани и потпечатени со печат што има текст „Српска краљевска гимназија...“

После ова, ако се постапеше како што вели П. и не се зедоа во предвид и книгите од оваа категорија, грешката ќе беше голема. На крајот, П. прави уште една замерка во врска со вопросната категорија книги — „Најпосле кога Ш. решил да опишува и такви книги, тогаш беше апсолутно потребно да ги оддели оние книги за кои има докази дека се од библиотеката на Цинот од оние за кои само се претполага, на основа било кои факти“ (стр. 13). Се знае оти скоро сите книги произлегуваат од едно место, дека претставуваат една целост и дека покажав за кои книги има докази дека се од Цинот — и по таков начин се одделени од тие за кои се претполага и на основа што се претполага, — но П., со онакво прикажување, прави бркотница.

IV.

1. Поленаковиќ наоѓа во мојот труд и „грешки“ од методолошки карактер. „Во библиотекарството е вообичаено, вели тој поучително, при описот на книгите, иститe да се даваат спрема презимето на авторот...“ (стр. 10). Ова, изолирано, макар дека е депласирано тука да го изнесува, до колку се однесува само до библиотекарството, е точно. Но П. работата излишно ја комплицира со тоа што истовремено ми замерува што не сум постапил „доволно библиографски (и библиотекарски)“. Тоа се веќе две прилично различни работи што П. свесно или несвесно ги меша. Тоа што важи за библиотекарството, не важи, во апсолутна смисла, и за библиографството. Во библиографството понекогаш така се постапува кога се дава општа библиографија или, редовно, кога на крајот на некој труд се дава општ преглед на употребената литература, како, на пр., во мојот труд, во кој на стр. 139 – 142, подредена по презиме-

то на авторите, дадов библиографија – општ преглед на употребената литература во него. Но помеѓу библиографска (и библиотекарска) пракса од овој карактер и библиографска работа од видот на опис има разлика и тоа, изгледа, на П. не му е јасно. Описот, тоа и неговото име го покажува, треба да е неизменет, верен опис на насловниот лист и другите податоци за книгата, а не вештачки подредени елементи извадени од него. Јас дадов опис на книги од една библиотека а не библиографија од општ карактер, како што си замислува и претставува П. Да напоменам дека на крајот на својот труд дадов азбучен регистер кој го олеснува ракувањето а во описите наполно го заменува каталошкиот, азбучниот ред. Следователно, не се работи за „наполно механичко", како што потфрла П., ами за поправилно постапување. Бркотницата помеѓу библиографско и библиотекарско го одвела П. со неправилното и застареното да го побива правилното.

2. Макар дека потребата од илустрирање и документирање со слики и репродукции е општопозната, за П. тие се непотребни. Дали, од техничка гледна точка, „тие се воопшто неуспели", во прв ред се должи на цинкографот и печатарот. А, пак, формулацијата на П. „...немаат врска со библиотеката на Џинот толку слики на разни куќи и печати што се објавени во расправата" (стр. 11) е произволна. Дадов слика на куќата на Џинот, на училиштето при параклисот св. Ѓорѓи и на куќата на Аџи Евка затоа што во тие згради била библиотеката или во нив биле пренесени книги од Џинот. Го илустрирав она за што зборував. Уште нешто. Зар Стоилов не изнесе оти во дворот на училиштето при параклисот биле закопани книги од училишната библиотека во која несомнено имало и такви од Џинот? Зар не утврдив и изнесов дека книги и самиот печат на Џинот се наоѓале во куќата на Аџи Евка и дека печатот бил скриен во еден од ѕидовите на таа куќа и уште не е пронајден? На крајот, ако ништо друго, зар не може да се допушти оти во тие места би могло да се пронајде, и покрај тоа што се протарашкани, уште нешто што припаѓало на Џинот и што би помогнало за проучувањето на неговиот живот и дејност? Ако не на П., зар тоа не може да помогне на некој друг? Што се однесува до другите слики (тоа донекаде и П. го признава), тие го покажуваат потписот, ракописот, начинот на правењето маргиналните белешки, и сл. — Според П., не требало да се објавуваат ни сликите на печатите оти „... немаат врска со библиотеката ..." (стр. 11). Тоа би могло да се рече само во случај ако нивните отисоци не би биле на книги од библиотеката на Џинот. Кога пак П. авторитетно препорачува: „Прашањето за печатите, ако го интересира Ш., можеше да го издвои и посебно да го обработи" (стр. 20),

греши. Отисоците од печатите се најдени на книгите и тие барем толку се важни колку и записките по истите. Тие многу нешто покажуваат, честопати повеќе и од записките. Така, на пр., кога ќе се утврди кој е и од каде е Захарија Петровић, сопственикот на печатот покажан на сл. 5 и 6, ќе може да се знае дека во 1840 г. (тоа е датум даден на самиот печат) луѓето седеле на столица и пишувале на маса и, следователно, не секогаш и не насекаде се пишувало само на едно колено, како што тврди П.

3. На П. не му е јасно дали е нужна генеалошката таблица поради тоа што „Во неа Цинот зазема само едно место...“ (стр. 11). Да се рече дека таблицата има формални или стварни недостатоци, да се констатира дека има неточности — човек некако и да се согласи, но да се смета и таа како непотребна затоа што Цинот во неа „зазема само едно место“ (како божем еден човек во една генеалошка таблица може да зазема на број повеќе места), тоа може да го направи само П. во онаков напис, и покрај тоа што во почетокот на таблицата е објаснето дека таа има ориентациона сврха. Таблицата е изработена и објавена за полесна ориентација поради тоа што во мојот труд се спомнуваат разни членови од фамилијата Цинови и тоа во врска со книгите на Цинот. Според тоа, таблицата има врска со библиотеката на Цинот а мене ми служеше во проучувањата. Во трудот таа му олеснува на читателот во точното и брзо ориентирање а на научникот може да му послужи и за понатамошно проучување, што значи дека таа служи и, следователно, нејзиното објавување, и во конкретниов случај, се оправдава.

4. П. мисли оти требало да се зборува за книги, списанија и весници за кои може да се претполага дека Цинот ги имал. Навистина, во тој правец и понатаму може да се трага, но оваа забелешка на П. е депласирана и излишна затоа што на стр. 136 побројав голем број писатели со чии што дела се служел Цинот. Но кога правев опис, јас не можев нивните дела да ги вклучам во описот затоа што опис се прави на конкретен а не на фиктивен материјал. За поткрепа на своето мислење П. побројава и некои списанија и весници (при што прави многубројни грешки) за кои претполага дека се наоѓале во библиотеката на Цинот. При тоа П. се праша: „Но може ли да се претположи дека Цинот го немал Цариградски вестник...“ (стр. 12). — Може да се претположи дека Цинот го имал *Цариградски вѣстникъ*, но не мора да го имал. Во случај од него да беа запазени или некој да спомнал како такви од Цинот некои комплети или броеви, тие ќе беа вклучени на соодветно место во описот. Дошен даде потврда дека во библиотеката на Цинот имало свески од две списанија со назначување броевите за едно

од нив, и јас ги вклучив во мојот опис под бр. 44 и 46 со податоци колку што тој дава. Точно се знае дека тие и такви книги преостанале од библиотеката на Цинот, па затоа и се вклучени меѓу „преостанатите". Требало П. да може да го види тоа.

5. Истото се однесува и на мислењето на П. дека врз основа на училишната програма можело да се утврдат книгите што му служеле на Цинот за „... изведувањето на школската програма" (стр. 12). Но чудно е што на друго место П. вели: „Работата на Ш. ништо не ќе загубеше, ако воопшто не ја споменеше оваа програма на Цинот" (стр. 26), а при тоа, самиот тој, на цела страница, расправа за неа, макар дека изнесувајќи го сѐ тоа се занимава со детаљ кој не е битен за предметот. За мене беше важно да покажам дека на Цинот, за изведувањето на училишните програми, му биле потребни и му служеле (тоа го покажуваат и маргиналиите) книгите од неговата библиотека. Тоа и ништо друго.

6. Кога П. ми прави забелешка што сум употребувал „старопечатна", „старопечатни" за книги какви што се во описот, покажува како да не му е јасно оти зборот, дури и како термин, има релативно а не апсолутно значење. Постапката и примерот со Ст. Новаковиќа не може да се земе како доказ за апсолутно и дефинитивно определување на книгите како „нови". Додека за Ст. Новаковиќа, на пр., Жефаровиќевата *Стематографія* или *Славенская грамматика* од Смотрицки се „нови" книги, веќе за Љуб. Стојановиќа тие се „старе штампане књиге" и ги вклучил во својот *Каталог рукописа и старих штампаних књига*, збирка Срп. кр. академије (Београд, 1901; стр. 237), а за В. Погорелов, во 1923 г., сите бугарски книги до 1877 се „стари печатани книги", така што не е сѐ едно дали е човек во 1869 г., кога Ст. Новаковиќ ја издал својата *Српска библиографија.*, или во 1951 г., кога П. онака критикува.

7. П. вели: „Кога би се опишувале ракописи, тога е потребно мерење и во милиметри" и, пред тоа: „но за книги какви што се опишуваат во оваа работа, тој детаљ можеше слободно да се замени со обично назначување форматот" (стр. 15), а не догледува дека во вакви случаи се дава точен размер во милиметри од разни причини а и заради тоа таква книга да не се замени со некоја друга. Но и инаку, во модерното библиографство не само за ракописи, за стари и ретки книги и, особено, за такви книги што имаат историска вредност, ами и за нови публикации обичното назначување на форматот се заменува со точно определување размерот во сантиметри и милиметри. Така, официелната француска библиографија (Bibliographie de la France), што се изработува во Националната библиотека во Париз, големината на книгите редовно ја покажува со формат и со давање

размер во милиметри: на пр. in - 16° (200×130), in - 8° (220×140), in - 4° (270×215), итн. Тоа веќе се применува и во наши нови библиографски работи, како што е *Каталог библиотеке Матице српске*, I, 1494—1847 (Нови Сад, 1950) во кој на сите книги им е даден размерот во сантиметри и милиметри: на пр. „вел. 19·5×11·3"; „вел. 15·4×9·5" итн. независно од тоа дали порано се опишани или не. Како што се гледа, во современата научна пракса отфрлени се принципите што П. порано ги приложувал и овде ги препорачува.

8. На П. не му е достаточно што на онаков начин прави навредливи заклученија, ами се опитува и индиректно да го негира правилниот и потполниот библиографски опис на околу 135 книги. Затоа, тој навлегува во теоретски разлагања и без резерва објаснува на читателот: „...постои пракса во работите од ваков карактер, да се користат постоеќите библиографски описи, и при имањето работа со некое дело што е опишано во некоја библиографија, читателот се упатува на односниот број, односно страна во библиографијата" (стр. 16). Во извесни случаи, особено во случаи со поединечни книги, да се послужи човек со библиографија, разбирам. Но во опис како мојот редовно за секоја книга, ако негде била опишана, да се упатува на разни библиографии, дури и на разни јазици, кога се знае дека таквите библиографии се или недостапни или се застарени или, во најдобар случај, се сосема ретки, не ја гледам практичноста од таквата „пракса" и кога безусловно би постоела. Но не гледам и зошто, ако не за да го докаже своето тврдење оти божем „Ш. и во тој поглед прави исклучок" (стр. 16), на сите дополнително опишани книги П. го дава заглавието, но редовно го цитира и Ст. Новаковиќа, спомнување излишно и затоа што П. веќе го дава заглавието и поважните податоци за книгата онака како кога тој би опишал книга што порано библиографски не е обработена. Да се согласи човек со таква пракса, дури и кога би постоела и за ваков вид работа, макар колку непрактична и неизводлива била во случајов, ако П. беше ја спровел доследно во сите случаи, кај сите книги. За неколкуто српски книги и едната бугарска П. можел така да стори. Но тој така не постапил и со двете грчки книги што дополнително ги опишал. П., освен со своето тврдење (и, донекаде, во својот напис), не покажа оти само понекогаш се приложува онаква пракса, а јас пак, за да се види оти не правам „исклучок", како што тврди П., го изнесувам следното од библиографии што П. ги знае: Љуб. Стојановиќ, во својот *Каталог...*, приведува книги што порано се опишани од Ст. Новаковиќа и не го упатува читателот на него; В. Погорелов заглавијата од опишаните книги ги дава без никакви измени и не упатува на други

библиографии; во описот на книгите од библиотеката на Његоша, што го направи Д. Вуксан, заглавијата на книгите се дадени таква какви што се и без упатувања на било каква библиографија; во *Каталог библиотеке Матице српске*, не се упатува на поранешни библиографии. Има, следователно, различни библиографски пракси, а не како што прикажува П. – Во ваков случај, на читателот не би требало да му се скратуваат заглавијата, како што П. препорачува, ами, напротив, треба да му се овозможи на најлесен и најбрз начин да дојде до сите потребни сведенија за секоја книга.[1]) Според мене, точниот и потполниот опис на книгите од библиотеката на Цинот е нужен и заради тоа што има и практична цел: дава потполна прегледност на нејзиниот содржаен состав а, покрај тоа, овозможува со поголема сигурност да се ползуваат и маргиналните белешки. Кога се знае точно во која и каква книга, од кое издание, на која страница се направени изнесените маргиналии, станува, до извесна степен, ненужно да се изнесува и респективниот печатен текст кон кој е направена оваа или онаа маргиналија. Се разбира дека е згодно да се даде и респективниот печатен текст, како што јас, во еден случај, направив, но евентуалното изнесување на респективниот печатен текст во врска со маргиналиите, кој би изнесол неколку стотини страници, беше невозможно и поради ограниченоста на просторот. Вака, точно се знае каде, на каква книга е направена оваа или онаа маргиналија што го интересира читателот и тој, ако сака, лесно може да го најде респективниот текст.

9. Зборувајќи за моите „грешки" П. вели: „Една од неразбирливите работи е препечатувањето на завршните партии од книгата (бр. 35), што се опишува! Место тоа непотребно препечатување Ш. можеше да види дека во книгата останал фрагмент од писмо на Цинот" (стр. 19). Со ова П. ми прави две замерки: што сум препечатил „завршна партија" од книга и што не сум видел фрагмент од писмо на Цинот. По повод првата замерка, треба да речам дека е видно оти на П. не му се сосема јасни принципите на правилното опи-

---

[1]) На она исто место во *Библиотекар*, што П. го цитира, може да се види следното: „Познато је да се савремена библиографија, као и каталози научних библиотека намењени читаоцима који се баве озбиљнијим студијама много разликују од библиографија и библиотечких каталога рађених у XVII, XVIII и у првој пол. XIX века. Тачност и прецизност књижног описа је битни услов који се поставља сваком таквом раду јер из њега читалац црпе све потребне податке за своје информације. У старим каталозима на ту се тачност и прегледност није обраћало довољно пажње. Библиотекар — каталогизатор задовољавао се да нотира име писца, кратак наслов дела, место и годину издања" (стр. 285).

шување на книгите. Наместо тоа, подобро би било за него да беше извлекол макар каква поука од она изложение во *Библиотекар* (II, 1950, 2 – 3, стр. 285, а не: 185, како П. погрешно цитира на стр. 16), од каде што го извадил осакатениот цитат за „тачност и прецизност књижног (а не: „књижевног", како што П. погрешно приведува) описа је битни услов . . .", а каде што, помеѓу другото, се вели: „. . . каталогизатор се не задовољава подацима које ће наћи на насловном листу књиге већ је дужан . . . да потребне податке поцрпе и из саме књиге, са „verso" стране насловног листа, из предговора, поговора и сл. Савремени каталози иду и даље. Они пописују и садржај саме књиге, итн." (стр. 286). - По повод втората замерка, треба да се рече дека е познато оти сите книги при опишувањето сум ги прегледал лист по лист при кое ги констатирав сите маргинални белешки и направените отисци од печатите. Ако при тоа мое детаљно прегледување на книгите имало макар каков фрагмент од писмо на Џинот, мислам оти и самиот П. е сигурен дека немало да го одминам. Но најчудно е што овој фрагмент П. како да го нашол во две книги: во бр. 50 (стр. 18 од неговиот напис) и бр. 35 (стр. 19 од истиот).

10. Како образец на П. „опис" може да се земе тој што е даден на Сретеновиќевата *Славенска граматика* на стр. 17. Што книгата, пак, била „добиена заедно со останатите книги од библиотеката на Џинот" не докажува, како што П. сака да потфрли, дека, кога јас ги прегледував тие книги, таа била меѓу нив)[1]. П. во таа книга нашол записки и едноставно констатира: „Има неколку записи. Поважните: . . ." (стр. 17), и приведува само две а другите не ги изнесува и не кажува какви се, каде се направени и сл. П. проценил кои од нив се „важни" и само нив ги изнесува. Меѓутоа, не мора за секого баш тие да бидат важни, затоа што записките не се само за еден ами за сите читатели, а тоа тука го прави макар дека на друго место вели оти „Тоа [обикновено констатирање] е една незгода со записите по книгите" (стр. 20). Кусо речено, за да покаже и во ова своја противречност, со цел да ги оспори многубројните записки и маргиналии во мојот труд, П. препорачува и приложува погрешна постапка.

Макар дека поинаку критикува, во својот „опис" на спомнатата книга, П. постапува така како што на друго место и препорачува (се разбира само со цел да го омало-

[1]) Да напомнам и тоа дека таа книга не фигурира во списокот на евакуираните книги, што покажува дека до 1946 г. таа не била меѓу книгите од библиотеката на Џинот.

важи тоа што јас сум го направил): „...Таа констатација Ш. требаше да ја стори во описот на книгата бр. 1, евентуално, таму да ги препише, ако сакаше, сите маргиналии, како за пример, и со тоа да ја заврши сета работа околу ова прашање. Разбира се дека требаше кон секоја книга, каде има маргиналии, тоа да го констатираше“ (стр. 22). Ова гледиште на П. е погрешно. Кога негде се наоѓаат записки тие точно се препишуваат и се покажува нивното место (страница, лист и сл.) за да може, барем на таков начин, да се види нивниот однос кон респективниот текст. Ако само „се констатираат“, тие просто на просто се губат и бесмислено е нивното спомнување, констатирање, како што што П. препорачува.

11. Штом П. е присилен да признае нешто позитивно во мојот труд, веднаш наоѓа причина да го оспори. Така, штом „Ш. покажал голема прилежност при препишувањето на маргиналните белешки“, а бидејќи тоа е нов материјал што треба на секоја цена да се оспори, П. авторитетно констатира дека „тие се механички пренесени, напечатени...“ (стр. 21). Порано „голема“ незгода беше кога се сторила грешката што при преломот една записка е пропуштена или што на друга има печатни словни грешки, а сега, во цели две страници што заземаат 1/12 од неговиот напис, П. докажува дека е „примитивно“ што се „механички пренесени, напечатени...“ т. е. што во потполност точно се дадени толку многу маргинални белешки. Штом тоа го направил Ш., а П. си ставил во задача да го критикува, треба да се најде оправдание. И П. наоѓа: вистина маргиналните белешки се дадени со голема прилежност, но тие се без коментар, „море од маргинални записки“ без коментар! Како што порано тврдеше дека најголемиот дел од книгите на Цинот „не претставуваат ништо особено за нашата културна историја“[1] (стр. 12), така сега П. тврди дека најголемиот дел од маргиналиите „ништо не ни придонесуваат за подоброто познавање на Цинот“ (стр. 21), а тврди дека „Од маргиналните белешки често се дознава мислењето на читателот за односното дело или за односната партија или мисла во делото, кон која е сторена маргиналната забелешка“ (стр. 21) и дека „...многу се полага на маргиналните белешки на поедини книжевници, научници, политичари“. Јасно е дека П.

---

[1]) Да напомнам, сепак, дека во белешката—соопштение *Личната библиотека на Цинот — подарена на Филозофскиот факултет*, објавена во в. *Нова Македонија* од 24. XII. 1950, помеѓу другото, е објавено: „Библиотеката на Цинот што ја доби факултетот бро−и околу 140 добро запазени книги од високо научна и историска вредност“. Секако како такви тие се пренесени од Титов Велес во Скопје и се чуваат во библиотеката на Семинарот за јужнословенска книжевност при факултетот.

и овде е во очигледна противречност. — Баш поради тоа што многу се полага на маргиналните белешки, баш поради тоа што од нив се дознава мислењето на читателот, во овој случај на Џинот, изнесените маргинални белешки, противно на П. мислење, многу допринесуваат за подоброто познавање на Џинот и, следователно, нивното објавување се налага и со самото тоа се оправдава, а со тоа и мојот труд добива поголема вредност. Освен тоа, маргиналните белешки не се изнесуваат за еден читател, па макар тоа бил и П., ами за секој читател, за читателите и, во прв ред, за луѓето од науката, така што секој од нив, зависно од неговиот интерес и потреба, да може да ги користи. П. мисли дека маргиналните белешки требало „...да се објаснат, да се интерпретираат“ (стр. 21). Маргиналните белешки може да се интерпретираат, но во описи тие не мора да се објаснат и интерпретираат, а бездруго целосно се изнесуваат и со тоа се ставаат на расположение на луѓето од науката да ги проучуваат, да ги објаснуваат, да ги интерпретираат, да вадат од нив заклучениjа зависно од карактерот на нивниот научен интерес и нивната потреба во дадениот момент и случај. При ова, кога пак П. препорачува дека „...бездруго е потребно испишувачот да процени да ли тие маргинални белешки заслужуваат да се испишат и да му се дадат на читателот“ (стр. 21), прави груба грешка и паѓа во контрадикција со она што го рече во врска со точното испишување на записките. П. може да си мисли што сака, но непобитно е дека маргиналните белешки, особено кога се има ваков случај, треба да се дадат целосно, такви какви што се и таму каде што се, во нивната оригинална форма и со нивните правописни и други карактеристики. Тоа е научна постапка и јас, секој може да го види тоа, приложив таква постапка во мојот труд.

Секој знае дека, ако нешто во една книга покажува оти таа користела на читателот, тоа е несомнено записката, особено маргиналната белешка во книгата, па макар каква била таа. Таквата белешка покажува дека книгата не била мртов капитал, дека таа не служела за украс, дека не е набавена од снобизам, мода или пасија. Секоја маргинална белешка на книга од Џинот, повеќе или помалку, е важна затоа што го покажува неговиот однос или интерес кон соодветниот текст, кон соодветната мисла, кон соодветното изложение и, пред сѐ, таа покажува дека тој со неа се служел. Таква книга покажува дека таа ја вршела својата благородна функција, дека навистина била фактор во идејното оформување на нејзиниот сопственик и, понатаму, во неговата училишна и општествена дејност. Дури погледнато само така, „морето маргинални записки“ покажува дека книгите што ги имаат тие записки навистина ја вршеле својата

функција, биле превосходен фактор. Тие, пред сé, го покажуваат односот и интересот на Џинот кон соодветната материја.

Што се однесува до „коментарот“ (стр. 21) даден пред маргиналните белешки во книгата опишана под бр. 126, треба да речам дека тоа не е и не може да биде коментар на сите маргинални белешки на Џинот, ами е само окарактеризирање на маргиналните белешки во таа книга. П. можел и требало да види маса маргиналии, сентенции и суштествени записки, кои не се од видот на „читај с ум“ и „внимај“ што тој, како „две интересни“ што „претставуваат известен [извесен а не: „известен“] интерес“ (стр. 22), единствено ги спомнува, а при тоа — човек да не се начуди — преминува преку содржателни маргиналии, како: „Единъ будала казни другего“; „нема мера овой вѣкъ“, „безъ разумъ нищо не быва“ итн. итн. Наместо што ги броел страниците што тие ги заземаат, П. можел да ги види оваквите маргинални белешки барем од истата книга!

Според П., „Маргиналните белешки на Џинот претставуваат само некоја врста предметен регистар“ (стр. 22). Па зар сите тие, дури и во таков случај, не го покажуваат „ставот на Џинот кон односниот текст“? Ако двете што ги спомнува П. претставуваат „известен интерес“, зошто тогаш не и сите други? На П. тие ништо не му покажуваат, тие за него се — „баласт“.

За да може да се види карактерот на онаквата преценка на маргиналните белешки што П. ја дава во својот напис и оправданоста на разните епитети и сл. од родот на „баласт“, „комотен“, „ишарал“, „не претставува ништо“ и сл., интересно е да видиме што истиот П. за истите маргиналии порано мислел и тврдел. Во својот прилог *Една необјавена стихотворба на Јордан Хаџи Константинов (Џинот),* и тоа баш во еден од оние два негови прилога за кои ми направи забелешка за „ненотполноста“ на мојата библиографија, П. дословно вели: „Ј. Х. Константинов е одушевен елинист . . ., од списокот на неговата библиотека [го виде во мојот ракопис] се гледа дека тој многу читал грчка литература; маргиналните белешки зборат дека тој правел посебни забелешки, како м а л и  с т у д и и. И веќе така подготвен, Ј. Х. Константинов . . .“ (*Нов ден*, за јуни 1948, стр. 61; сепарат, стр. 24). Ете, истите маргинални белешки, во своја работа, П. ги претставува како „мали студии“ без да даде „коментар“, а во овој напис (вопроснив напис П. го предаде како научна работа) како — „баласт“.

Дали има логика во ваквава постапка на П. и дали таа, како и целиот негов напис, има некаква врска со принципите на научната работа и критика – оставам без коментар.

*G. Šoptrajanov:*

# QUELQUES ÉCLAIRCISSEMENTS CONCERNANT LA BIBLIOTHÈQUE DE DŽINOT

## — *Réponse à un écrit* —

### (*Résumé*)

Ces *Quelques éclaircissements* . . . représentent une courte réponse à l'écrit de H. Polenakovic: *De la bibliothèque de Džinot*, publié dans le tome IV (1951), № 6, de l'*Annuaire* de la Faculté de philosophie de l'Université de Skopje.

Bien qu'il ne soit pas nécessaire de faire le résumé dans une polémique, l'auteur de la réponse s'est vu obligé de procéder à la manière de Polenakovic et de faire ce résumé. Dans sa réponse, l'auteur s'est borné à quelques points principaux où, entre autre, a éclairci:

1. Qu'il ne s'agit pas d'une „Description", mais d'une étude d'ensemble sur la bibliothèque en question (son histoire, son importance, son rôle etc., ainsi que la liste et l'analyse des livres décrits de Džinot et de ceux qu'on peut considérer lui appartenant) de sorte qu'il n'y a pas d'éloignement du prétendu „thème principal du travail: la Description de la bibliothèque" (résumé de l'écrit, p. 27). D'où les nombreuses erreurs de l'auteur de l'écrit comme si l'on y „parle de divers[es] questions qui n'ont pas de relation ou bien ont seulement une relation accessoire avec Džinot" (ibid.). Le titre et le sous-titre de l'étude, son plan et toute la matière (très abondante) qui est méthodiquement exposée et se rapporte strictement au sujet indiqué, montre que la prétendue „matière principale du travail" est mal conçue par l'auteur de l'écrit en question.

2. Que les quelques faits connus, jusqu'à présent dispersés dans divers livres et périodiques, ont été réunis et complétés, corrigés ou éclaircis par une nouvelle documentation et même avec de nouveaux documents d'archives.

3. Qu'il n'y a pas de „répétitions fréquentes", mais qu'il s'agit de tels exposés différents qui sont conformes aux divers endroits du texte et qui sont logiquement liés à la matière traitée correspondante.

4. Qu'il n'y a pas „des éxagérations dans la détermination de la valeur de Džinot et de sa bibliothèque" (résumé, p. 27), mais que la valeur de Džinot et l'importance de sa bibliothèque sont brièvement mises en relief par les faits exposés. Tout cela se justifie d'autant plus que l'auteur de l'écrit lui-même a souligné, en divers endroits, non seulement l'importance de Džinot le présentant comme „figure très importante dans la galerie des écrivains de la renaissance macédonienne" (p. 3 de l'écrit), mais aussi la valeur de sa bibliothèque: „on connait que Jordan Džinot est une personne de mérite dans l'histoire de notre renaissance culturelle et que l'intérêt qui était montré pour lui et pour sa bibliothèque est justifié" (p. 6 de l'écrit; cf. aussi p. 11), de sorte qu'il est en contradiction évidente.

5. Que les titres des livres de la bibliothèque de Džinot ne sont pas donnés „d'une manière mécanique" et qu'on n'y trouve aucune „inconséquence", mais, au contraire, qu'il s'agit de l'application conséquente d'un procédé propre à des travaux bibliographiques de ce genre: décrire le titre tel qu'il est sans changer la place de ses éléments ce qui, dans un cas pareil, aurait représenté un procédé déjà abandonné.

6. Que l'on n'a pas voulu faire voir „la richesse de Veles en vieux manuscrits", mais que l'on a montré, comme exemple, quelques données connues pour mettre en relief les nouveaux documents d'archives concernant la vente d'un grand nombre de manuscrits de Veles, documents que l'auteur de l'écrit passe sous silence et qu'il enveloppe de citations de publications connues où auparavant sont décrits quelques manuscrits.

7. Que tous les livres décrits ont été trouvés dans un endroit — au gymnase de Veles, qu'ils présentent un tout et que l'on a prouvé avec les documents écrits et même avec l'attestation des témoins qu'une partie des livres de Džinot était incorporée à la b bliothèque scolaire de Veles où Džinot travaillait auparavant et qu' en 1912 ils y furent retrouvés, puis inventoriés (sur tous les livres décrits est mis alors le sceau du gymnase) de sorte qu on peut supposer avec grande probabilité que ces livres appartenaient à Džinot ou qu'il pouvait s'en servir.

L'exemple des deux livres donné par l'auteur de l'écrit pour en prouver „la plus grande faiblesse de la Description" (résumé, p. 27) est expliqué comme suit: la date de l'un de ces livres est marquée 1847 au lieu de 1897 (l'ordre chronologique de 1847 que ce livre a pris dans la liste chronologique des livres décrits montre qu'il s'agit d'un cas isolé sans aucune importance fait fotuitement par inadvertance); l'exemple de l'autre livre, cité par l'auteur de l'écrit, est rejeté par l analyse de ce qu il a allégué, par laquelle est démontrée tout le non-sens de son argumentation.

8. Que les nombreuses notes inscrites sur les marges des livres de Džinot ont une importance méritoire, puisqu'elles montrent l'intérêt de Džinot envers le texte correspondant auprès duquel elles sont faites, qu il était impossible de reproduire le texte imprimé correspondant et qu'en pareil cas il n'est pas nécessaire d'en faire le commentaire. Le lecteur, suivant son intérêt et autant qu'il aura besoin, en tirera des conclusions. Mais il est étonnant que Polenaković, dans son écrit, présente ces notes comme simple „signe pour déterminer la table de matière du texte" (résumé, p. 28), tandis qu'ailleurs, dans un autre article, il les qualifie comme — „petites études".

9. Qu'il n'y a pas du tout „de fréquentes réimpressions des matières qui n'ont aucune relation avec la bibliothèque de Džinot", mais qu'il s'agit de deux petits extraits des notes inscrites sur les manuscrits provenant de la bibliothèque de Džinot, qui sont réproduits pour en faire voir, comme exemple, quels étaient leur caractère et leur importance.

10. Que les nouveaux documents d'archives sont employés de manière à servir le mieux à l'explication et à la documentation de l'exposé suivant l'intention et l'estimation de celui qui les a employés et que, par conséquent, l'on ne travaille pas d'après un seul schéma.

11. Qu'un certain nombre de livres abîmés, retrouvés tels au gymnase de Veles, par des raisons objectives, à ce moment, ne pouvaient pas être décrits, mais qu'ils étaient tout simplement mentionnés avec l'intention d'y revenir plut tard et que Polenaković en a tiré profit les présentant à sa manière.

Finalement, on peut conclure aisément que H. Polenaković s'est engagé dans la voie de la négation et qu'il a essayé, sans y avoir réussi, d'attaquer la matière, la méthode et la verité scientifiques par des procédés erronés et des conclusions hasardeuses.

*

*Note de la Rédaction.* Bien que la Rédaction ne soit pas d'accord avec telle réponse de M. G. Šoptrajanov, néanmoins elle a resolu de lui donner la possibilité de répondre à la critique de M. H. Polenaković.

La Rédaction déclare avec cela la discussion finie pour l'Annuaire.

*Забелешка на Редакцијата.* Редакциониот одбор, макар да не се согласува со ваквиот одговор на Др. Г. Шоптрајанов, сепак реши да му даде можност да одговори на критиката од Др. Х. Поленаковиќ.

Со ова, Редакциониот одбор ја смета дискусијата во Годишниот зборник за завршена.

## ПО ПОВОД ДИСКУСИЈАТА ВО „ГОДИШНИОТ ЗБОРНИК“

*До Советот на Филозофскиот факултет*

*Скопје*

Задолжени од Факултетскиот совет да се искажеме за дискусијата што се поведе во Годишниот зборник околу работата на проф. Г. Шоптрајанов „Библиотеката на Јордан Хаџи-Константинов Џинот“, од кога ќе ги провериме лично изнесените тврдења, го претставуваме следното како единствен наш заклучок, донесен по разгледувањето на споменатата работа на Шоптрајанов и на дискусионите написи во врска со неа, а при споредување со фактичката состојба на библиотеката на Џинот која ни стои на располагање.

1. Описот на книгите за кои проф. Шоптрајанов смета дека се останати од Џинот е даден нестручно и неодговорно. Тоа се гледа од такви факти што една иста книга се опишува на по неколку места, што речникот на Пуљевски се внесува во српските книги, а Илијадата во латинските, што има многу грешки, од различен вид, во предавањето насловите на книгите итн. Поради горното сметаме дека е за жалење што е напечатена вопросната работа на Шоптрајанов во Годишниот зборник на нашиот Факултет.

2. Критиката на проф. Х. Поленаковиќ, во која се укажани многубројните грешки и пропусти, беше нужна и наместо, така што одговорот на проф. Шоптрајанов ништо не придонесува за утврдување на вистината.

Го молиме Советот, оваа наша констатација да биде напечатена во Годишниот зборник на Филозофскиот факултет во Скопје и со тоа да се смета завршена дискусијата по работата на проф. Шоптрајанов на страниците од Зборникот, како што е впрочем тоа решено и од страна на Редакциониот одбор.

Скопје, 20. X. 1952 год.

*Димче Коцо*, вонреден професор
*Блаже Конески*, вонреден професор
*Крум Тошев*, доцент